# ИМАГИНАРИУМ



дигитално издание

Избор текстови од книгите
„Имагинариум – Имагинарумот на Доктор СонSe“
и „Имагинариум – книга втора“

Никола Ристевски
8 септември 2018

**Ова дигитално издание содржи избор на текстови од двата дела на Имагинариум. Текстовите од првиот дел се пишувани неколку години, а тие од вториот дел се напишани во почетокот на 2017 година.**



**Имагинариум – дигитално издание**
**е книга која ја објавувам во чест на независноста**
**на Република Македонија**

# Многу лага и измама vs. троа вистина

Уште ли ќе се лажеме? Прво самите себе, а потоа и другите (во, и) околу нас. Дали воопшто се погледнуваме во огледалото наутро, и што ни е утро, секој си знае за себе. А на сликата од одразот во огледалото и треба троа време за да биде видена од нашите две очи. Двете очи кои се лажат самите себе, па штом се огледало на душата, значи нешто овде ја лаже душата? Телото, такво какво што е – распадливо, минливо и краткорочно, е притворено во сетилата. Притворено, не затворено, затоа што и покрај петте сетила, постои нешто кое што на човечкиот разум му овозможува да ѕирне отаде превезот на илузијата на материјалниот свет. Голема е веројатноста дека екстрасензорната перцепија и проблесоците во кои информацијата непречено со молскавична брзина преминува од најдлабоките несвесни делови на нашиот ум до ограничената свест со која што мислиме дека ја поимаме реалноста, некако е поврзана со душата. Па така, равенката покажува дека всушност сме свесни дека сме притворени во корпус херметикум, а притворот продолжува до крајот на постоењето на физичкото тело ако умот упорно се труди да ја прелаже душата, а разумот не верува на сопствените две очи затоа што сликата му се чини голема, па затоа се плаши да си признае дека има и трето. Освен тоа, постои и четврто – око на душата, кое не се отвара доколку умот се обидува лукаво да си игра со неа. А на сликата и треба време за да на нас ни текне дека ја гледаме. Време за светлината да се одбие од објектот кој го гледаме и сенката да ни се претстави како слика. Затоа лагата на умот никогаш нема да ја прелаже душата, бидејќи преку неа се гледа вистината на постоењето во и околу нас, колку и грубо да е одбивањето на светлината од луѓето и околината...

# Апокалипса сега

Пред дваесет и кусур години тргнавме во прво одделение. Едните имавме буквари со Кирил и Методиј, а другите сѐ уште имаа книги со слика од Маршалот на почетната страница. Не ни ставаа капи со ѕвезди петокраки, ниту марами. Само што тргнавме на училиште, Македонија стана независна и суверена држава. Се сеќавам на радоста на татко ми и дедо ми кога се прогласи независноста. Како да почна едно ново време, време со македонска приказна, доаѓаше крајот на векот. Многумина од генерациите на нашите родители сѐ уште не се освестени од преминот и промената на општествениот поредок. Оние трпеливите и ден денес трпат, тешејќи се со „Е, добро де синко, барем останавме чесни, живи и здрави“. А другите сѐ уште уживаат во комфорноста којашто им ја овозможи лудото доба на транзицијата. Децата на едните се радуваат на секоја нова промена, нова градба, абер и дело на внимание и грижа. А децата со скапите гаџети, и ден денес плукаат врз многу нешта кои што по „default“ се македонски, и ни припаѓаат како на сите Македонци, така и на целиот Свет.

Целото постоење е двојно, дуално, па тоа се одразува и врз македонската младина – онаа група од општеството која што треба(ше) да е катализатор на секоја промена на подобро. Во последната деценија од минатиот милениум ја немаше конекцијата со глобалното село – интернетот. Немаше кабловска и еден куп канали на ТВ. Уште пред пубертет одевме во библиотека и си разменувавме книги, касети, плочи, стрипови и списанија. Разговорите често ги содржеа зборовите живот, љубов, смрт и слобода. Детска работа или одраз на свест за она што доаѓаше? Децата растеа, растеше и државата. Додека ја крадеа државата, родителите на оние другите се обидоа да ни го украдат и сонот. Влијаењето врз туѓите соништа може да се оствари преку техники познати на древните врачови, современите магови, но и преку егрегорите. Над нас се создадоа такви егрегори, што секој

обид за нивен опис се граничи со опасност по живот. Сега се сетив на ветераните и нивниот муабет: „Дете, доста наши умреа, вие треба да живеете за Македонија!“

2000 година беше најавена како крај на свет. Веќе бевме во средно, имавме скап и бавен dial-up - интернет, па нè лажеа дека кога бројчаниците на компјутерите ќе дошле на нулата, ќе се расипел целиот електронски систем. Помина и Y2K. Децата на новата држава станаа пубертетлии во нов милениум. Кој к’смет! Сè уште одевме во библиотеки, се додворувавме со песни и книги, го слушавме гранџот од батковците и дадите, гледавме видеа и од Woodstock, Monterey, Isle of Wight… Станавме колекционери на филмови, ги чувавме „The Wall“, „Hair“, „Tommy“, „Lets all make love in London“, „24 hour party people“ и многу други. Меѓу нас имаше барем по еден кој се интересираше за некоја суб-култура. Панкери, рокери, рапери, металци, хипици, алтернативци…тогаш сепак сè  уште немавме информација за што биле тоа битници. А сме го живееле битот, иако се обидоа да не преплашат. Сепак чувството на страв беше неизбежно. Бомби, бегалци, војни, починати сограѓани и роднини – припадници на безбедносните сили. Се чудевме како тоа кај нас имаше таков немир пролетта, а во САД есента 2001.

Ко да бевме свесни за проклетството на новиот милениум – дека ова е времето кога општеството ќе стигне до својот апсурд, па откако ќе помине темнината на крајната мртва точка, и ние ќе си ја дочекаме нашата Бела Зора.

Годините си врвеа, се радувавме на првите Таксират и No Borders, слушавме Мизар, Архангел, Тело-Наука Совршена, Last Expedition, Берлински Ѕид, Меморија, Санаториум, Мозаик, Саф…Ги читавме По и Бодлер, се собиравме да си правиме муабет за музика, филмови, литература…да го бараме коренот на постоењето, сонувајќи за вечната младост. Ех, да бевме ние Децата на Сонцето, коишто ќе ја најавеа Ерата на Водолијата пред целиот свет.

Гореспоменатите егрегори продолжија да си го вршат своето. Општеството продолжи да се менува. Полека, но сигурно – исчезнуваа местата каде што имаше читања на поезија и свирки во живо. Почнаа да никнуваат локали коишто требаше да се „fancy“ – како одраз на глобалниот тренд, а со тоа се појави и една нова раса на луѓе, коишто како да немаа ништо допирно со нашиот дотогашен начин на живот. На ТВ престанаа мирните филмови во петок и сабота, кога повеќето семејства се собрани на куп. Почна играта со нашиот хипоталамус. Некој се обиде да ни прсне црн спреј врз третото око. Децата на Сонцето се почувствуваа како странци во сопствената држава. Помина нешто повеќе од една деценија откако Македонија стана самостојна, и почна да се одмотува превезот на лагата. Кој имал очи – видел!

Се сменија и аватарите коишто ги прифаќавме како јавни личности. Од интелектуалци, вечни сонувачи, шегобијци, по преминот во новиот век на сцената се појавија некакви си битија коишто (веројатно за среќа) немаа ништо општо со жарчето кое сè  уште тлееше во нас. Со нив почна да се множи и онаа друга раса на млади луѓе – игнорантни кон сопственото, секое туѓо влијание си го залепија врз себе, ко да е некоја мува…

Дојде и годината кога требаше да матурираме. Тогаш се појавија Небесната Машина на Архангел и Почесната Стрелба на Мизар. Нишани горе в небо!

Разумен е оној којшто се стреми да се приспособи според светот, а неразумен оној којшто се стреми светот да го приспособи кон себе си. Затоа развитокот секогаш зависи од неразумниот – пишуваше одамна на еден ѕид.

Годините врват, а на егрегорите очигледно веќе многу им се брза. Децата на Сонцето преживеаја. Многу од нив, свесни дека кај што текло пак ќе тече, си се вратија дома.

Мизар имаа еден пролог пред Кобна Убавина…

*Рози во пламен, убавина кобна, совршенство в пепел, тестамент од трње за изгубеното дете…тоа е цената што ќе ја платиш. Ако, засади го пак, тука се роди, тука умри, тука на небото испеј му песна…Тоа трње, сепак е твој дом!*

(2012)

## Република Утопија

(за времињата кога сите се менуваат)

*НЕДОЈДИЈА еднаш името ми беше,*
*Место кај што никој никогаш не дошол.*
*За земја - посестрима на Платона сал*
*Републиката ја имам, но од неа полична сум;*
*Оти обичен си беше таа прозен мит,*
*А ја сум тоа што таму пишано е,*
*За луѓе, бериќет, закони и цврста рамка,*
*Место сум кон кое секоја мудра глава ита:*
*ПОЈДИЈА е сега името што го носам.*
*(Томас Мор – „Утопија“)*

(утопија, мн. утопии; вид збор: именка, женски род; неостварлива мечта, мисла, замисла, желба...)

Што е Утопија? Дали таму луѓето се почитувале и взаемно ги уживале благодетите на природата? Можеби книгата насловена „*Утопија*“ може да ни донесе нови моменти во доживувањето на секојдневието?

И покрај тоа што во Утопија се презентирани филозофските и политичките убедувања на Мор, изгледа како целиот свет да ја има пропуштено поентата на книгата. Самиот збор Утопија продолжува да е синоним за оптимистички, но, сепак, непрактични идеали за реформа. Сер Томас Мор бил векови напред пред своето време, што претставува една од причините зошто неговите современици не успеале да го почитуваат. Тој припаѓа на времиња коишто уште не дошле, време кога очајот на луѓето од дилемите со коишто се сега соочени, преку она што за нив е практично, ќе се претвори во решенија коишто сè уште се дефинирани како непрактични.

Поставените стандарди од она што е прифатено како начин на управување со трудот на населението се основани на поредок којшто веќе со сигурност не е во можност да продолжи да контролира нешто што е дадено како природно право. Бидејќи природното е и нормално, разбирлива е надежта за остварување на мечтите и желбите од генерациите што живееле на овие простори. Штом уште од ран неолит имале организирани населби и управувани заедници, а тоа било продолжено и во раната антика, насилната поделба со ѕидови пред точно еден астрономски циклус успеала да го спречи ширењето на оваа древна култура, но вековите од тогаш до сега не ги избришале сеќавања силно врежани во колективната меморија и гените на наследниците на овој стар народ. Природата овозможила и повеќе од доволно за кој и да живее овде да може да има надеж дека, сепак, она што колективно е прифатено како непрактично, конечно да може да се погледне од друга точка на перцепција и по соодветното аплицирање на моменталната состојба, дури и да се апсолвира како решение за вештачки креираните проблеми. Делувањето на начини различни од колективните мејнстрим норми е сè попотребно, а поставувањето на општествените стандарди според идеалите на древните сонувачи е неопходно.

Дали сите тие древни идеали на илуминизираните спасители и мудреци имаат нешто општо со маскираните дисторзирани продукти од квази реалноста на денешницата? Што е реално, а што реалност?

Низ целиот свет безброј мажи и жени се притиснати од невидлива сила – од бездушниот културен систем на секојдневието. Сите тие очајно се надеваат за промена, сонуваат дека можеби забранетата убавина и чистина ќе бидат заменети од нешто практично, во највисоката и вистинска смисла на зборот. Ретки се оние што можат да спознаат дека таканаречената цивилизација во нејзината

денешна форма е пред исчезнување; дека студенилото, бесчувствителноста, комерцијализираната материјална ефикасност се непрактични, и дека важно е само она што нуди израз на вистинската натура на човекот – можноста за експресија и практикување на љубов и вистински идеали. Едноставно – сè што му треба на овој свет е среќа, но човештвото како да не ја познава насоката каде што истата треба да ја побара. Луѓето треба да научат дека среќата е круна на човечката потрага по разбирање. Само преку реализација на бесконечната добрина и вечниот успех може да се обезбеди мир на внатрешното Јас.

И покрај геоцентричноста на човекот, постои нешто во човековиот ум што се обидува да достигне до филозофијата - не до овој или оној код, или преку некаква техника, до од човек определени, ко божемски нивоа на еволутивен развој, туку едноставно до филозофијата како љубов кон мудроста. Само древните мистерии како свети образовни институции за мудрост можат да го оттргнат превезот којшто го разделува светот на причините од светот на последиците. Човештвото и неговата борба за преживување треба да бидат повлијаени од вистинските возвишени принципи поради коешто истото, всушност, постои. Така цивилизацијата ќе го спознае прекрасниот универзум што е вистински дом на спиритуалното суштество наречено човек.

Современиот начин на перцепирање има потфрлено, поставувајќи параметри сврзани само со интелектуалниот процес. Материјалистичката мисла е безнадежна како кодекс, исто како и комерцијализираното секојдневие. Моќта да се размислува вистински – во балансиран сооднос со чистината на душата, е вистинскиот спасител на човештвото. Митолошките и историските спасители, откупувачи на туѓите гревови од различните ери и епохи биле само персонификација на таа моќ.

Тој што е малку порационален од неговиот сосед е и троа подобар од истиот. Тоа важи и за ближните, но и географски. Компаративниот рационален развој е вистинската мерка за индивидуалниот еволутивен статус.

Густата балканска историја ја одразува длабочината на она - што и сторија на историјата. Без надминување на застарените кодекси на управување, новото време ќе биде саботирано од недостатокот на чиста намера кај соседите, но и домашните.

Сеќавањата на Румелија и на вистинското значење на терминот „црно злато“ за пититe катран од нашите баби и дедовци, со втиснати печати од наполеончиња и останати монети, се само момент од влијанието на природата врз колективното доминирање на материјалното. Спомените за флора и фауна на овие простори, но во состојба, којашто споредена со денешната е на повисоко ниво, претставуваат потсетување за капацитетот на природата од којашто потекнуваме.

Дочекавме да имаме автопат, аеродром, споменици, училишта, улици со името на Александар Македонски. Но, сè уште немаме никаков празник посветен на најголемиот цар на сите времиња. Годинава е вистинско време за тоа, а логично би било празникот да е денот на неговото раѓање.

Бидејќи, што повеќе може една Република да побара отколку можноста да го докаже она што навистина е – вистинскиот сон што ги инспирира нејзините жители? Визијата што ги води во секојдневието? Луѓето се дел од Природата, којашто додатно дала подарок – да можеме да работиме. Преку трудот човекот ги спознава сите нешта и учи во секојдневието. Почитувањето на трудот на останатите луѓе, и здружување на силите за колективни и хумани цели се нивоа кон кои што денешната утопија треба да се стреми.

Бидејќи, реалноста е таа – каква и да е судбината, Македонија е Вистината. За времињата кога сите се менуваат.

(2012)

# Голема Македонија

Здраво живо Македонијо! Доколку се послужиме со хумор и потсмевање како привремено олеснување кон она што нѐ вознемирува, би си рекле дека ова е забава за широки народни маси, како од земјава, така и од поблиската околина, но и светот. Но, кога сме соочени со страв за најголема дестабилизација во две и пол децении независност, некако воопшто не е време за смеење. Ниту пак, потсмевање на едните или другите. Оти сите сме исти, луѓе – најчудни животни. Во текот на животот секој прави грешки, па според тежината на истите порано или подоцна трпиме последици и ги плаќаме – со пари, затвор, здравје, живот, секој со својот крст – велат старите. Човекот се раѓа слободен, а насекаде е во окови. Робовите се борат за слобода, а слободните за совршенство.

Што се случува во библиската Македонија од јануари наваму? Откако спласнаа реакциите од црниот понеделник во 2012, повиците за улично рушење на поредокот, директните и индиректни закани за мирот и стабилноста на Македонците, времето си летна толку брзо, што додека да се освестиме, ни се случи бомбардирање со карактер на најдлабоките теории на заговор. И, повторно смрт. Загинаа припадници на безбедносните сили, нечии родители, сопрузи, синови, роднини, пријатели, соседи. Слобода, поретко.

А, гнев има. Уште пред да дојде облачната зора на лажната слобода, додека траеше војната во бившата држава, за време на окупацијата на територии од северниот дел на Републиката и борбата со она што ни беше претставено како терористи во почетокот на новиов милениум, а трае и сега. Масло на огинот му дотураат ситуациите кои изгледаат како од учебници за евтини револуции и модерни терористички организации. Лукавоста на хибридната војна си го прави своето. Со години. Гнев кон демонкратијата. Бес, исто така. Бунтовност со оправдана причина и план за промена, не баш.

Оти скоро секој којшто се буни против нешто, до сега најчесто го правеше тоа за да биде ист, па и полош од претходните кои го правеле незадоволен. За разлика од буните и востанијата од 19 век, од работата на Организацијата во почетокот на 20-от, сега нема потреба да доаѓаат дописници од поголеми светски весници за да светот види што всушност ни се случува. Орудието наречено интернет ни овозможува да ги споделуваме информациите со брзина толку голема, што почна да се злоупотребува не само од домашни, туку и од многу инфилтрирани структури. Оти, одамна многумина овде не се наши, факт.

Соочени со виртуелната библиотека „Google“, народот почна да заборава дека вистинското знаење доаѓа од личното искуство и книгите, а не од пребарување во робот, каде што зборовите за претрага се така добро програмирани. Секоја чест на исклучоците коишто копале толку длабоко во виртуелната библиотека, па успеале да најдат веродостојни копии од стари книги, а и се здобиле со интернет писменост. Колективната интернет (не)писменост е само одраз на колективната грамотност на нашиот народ. Соочени со наметнатиот брз начин на живот (што воопшто не е потребен, ако според параметрите од управување, односно менаџмент на квалитет се премерат вложените часови труд и ресурси и се направи извод за ефикасноста и ефективноста на оние кои што се трудат), полека но сигурно на колективно ниво ни се вметнаа и навики од тој модерен нов свет. А светот, кутриот, ко да сака да се самоуништи поради нашата деструктивност. Наместо да се обидевме древните традиции и обичаи според кои што се водеа и нашите баби и дедовци да ги адаптираме на случувањата на глобално ниво, па така да ја покажеме Македонската визија за космополитизам , ние занемаривме сè, под изговор дека било ново време, и станавме модерни. Аплауз за Македонците! Сега, децата уште од мали ги галат таблетите наместо да се во природа, семејните вредности се запоставуваат оти наводно така било во цел свет, а луѓето наместо да станат луѓе во вистинска смисла на зборот,

станувaат паразити и во голем број наликуваат на енергетски вампири. Бескрупулозни опортунисти, кои под изговорот за материјална егзистенција, почнаа да се однесуваат како навистина да се свесни за крадењето енергија, на сите нивоа. Социјалните мрежи само помогнаа на ова застранување и му овозможија на народот да си мисли дека има влијание, дека си го кажува своето мислење, дека помага цели кои што се толку повисоки од неговите ингеренции, што ако погледнеме пирамидално, не сме ни на најдолното лево ќоше од пирамидата, туку можеби до некој ќенеф во нејзина близина. Да не се налутат оние кои што се изначитале книги и релевантни новинарски информации на глобалната мрежа, ама апла така е.

Оние повозрасни од 30 години веќе го прифатија шаблонот на однесување од генерациите постари од нив, па не само што одамна почнаа, туку и станаа како оние против кои креваа глас во младите денови. Тие пак, највозрасните, си продолжија онака како што тоа го правеле квази елитите во поранешниот систем. Секоја чест на исклучоците! А младината, онаа група која што навистина треба да е катализатор за секоја промена кон подобро, полека но сигурно почна да си оди одовде. Сепак, голем број останаа велејќи дека на крај треба некој и да остане дома. Бидејќи секој човек се раѓа на определено место, со претходно определена причина. Некој за да си замине, а многумина за да остварат цели и задачи заради кои што се бореле и нивните предци, и целиот нивен народ. Македонски народ. Со исклучок на опортунистите, коишто со празна реторика, беден говор на тело и несигурен поглед мислат дека ќе добијат некаков си статус во општеството.

Наместо да се дообразуваат, било на универзитети, преку работно искуство, или со слободен избор на учебници (секој според своите можности), младите Македонци се впуштија во вителот на новото доба, не гледајќи дека пред нив има амбис. Толку длабок, што доколку си дозволиме да

паднеме внатре, ќе одиме подлабоко и од Пандемониумот (поздрав до Џон Милтон). А од таму враќање нема. При три очи, ќори. Бидејќи сме спиритуални суштества, а не материјални, и покрај густината на телото и затвореноста во петте сетила, иднината е угоре. Сонце златно! Нишани горе в небо и замолкни во тишина. Трај и прај. Покажи пример на останатите, колку и да не веруваат во тебе. Биди млад Македонец од којшто можат да учат не само твоите генерации, туку да земат пример и оние повозрасните, и највозрасните, па да се освестат. Колку и да те игнорираат, газат, понижуваат, издржи. Затоа што, за волја на вистината, во нашата Македонија сè уште има возрасни луѓе кои јасно гледаат што се случува, кој ни ја мати водата, но и кој паѓа под притисокот на таканаречениот модерен начин на живот, а и кој се држи според непишаните правила и кодекс на однесување, оставени од нашите предци. Ќе дојде ден кога државата ќе се исчисти од плевелот и ќе си го врати сјајот.

А тие, возрасните, модерните, богатите, ќе немаат избор и порано или подоцна, ќе се освестат до каде стигнавме во овие 20 и кусур години државност. Си дозволивме секојдневието да ни се завладее по прецизно и умешно од куклен театар. Живееме во теорија на заговор ко 9/11 или нештото си се случува, а ти пак не знаеш што е? Името секако не ти е Џонс, мистер, а ова не е Имагинариумот на Доктор Парнасус. Сус!

Па, наместо да се надеваме дека некој поголем од нас, кој очигледно не е наш, ќе ни го оправи есапот, да почнеме да работиме на економска самоиздржливост, враќање на селата и плодородната земја, зачувување и враќање на културното богатство, отварање на толку свети места, што целиот свет ќе погледне кон Македонија. Тогаш ќе биде за арно. А сега, да издржиме пред налетот на модерните светски сили и да се помолиме за мир во Македонија. Истата Македонија за која гинеа партизаните, истата за која се бореше Организацијата, гинеа Гемиџиите, а Лозарите под псевдоним пишуваа по

весници и го подготвуваа полето за културен натпревар. За Македонија, лулката на Богомилите, Македонија на Александар, обединителот на светската наука и култура. Голема Македонија од којашто во догледно време ќе учи целиот цивилизиран свет, кој упорно се труди да не претстави како варвари.

p.s. Зошто наместо те љубам, велиме те сакам?

Љубовта не е сакање, и обратно. Да ни е жива и здрава Македонија. Љубовта кон татковината ќе ни ја врати сигурноста. Да внимаваме со гордоста и суетата, знаеме чии одлики се. Мир луѓе, мир…

(2015)

## Без наслов, но со повод

Предвремени…значи се случуваат пред да им биде времето. На веб-страницата на Државната Изборна Комисија можат да се прегледаат резултатите од сите досегашни избори и референдуми во Република Македонија. Предвремени парламентарни избори имаше во 2008, 2011 и 2014 година. Деновиве се најавија нови предвремени парламентарни избори, коишто би требало да се случат наредната, 2016 година. Македонија како да не може да се освести од предизборни кампањи, заплашувања, менувања на ешалони и влијание на туѓи сили. И тоа трае, веќе 24 години.

Познато е дека луѓето се раѓаат само со два страва – од паѓање (од висина) и од силен звук. Тие се вродени како заштитен механизам на човечкиот организам. Сите останати стравови се допишуваат врз првобитната табула раса во текот на човечкиот живот, секому според опкружувањето, личното искуство, секојдневието и погледот кон постоењето. Многу често, она што е страв за некој, за друг човек воопшто и не е заплашување. Но, во Република Македонија се потврди стариот тертип на манипулација – осиромаши ги, уплаши ги, па така сами ќе се испокараат и вечно ќе бидат владеени.

По транзицискиот период во 90-тите, војната од почетокот на новиот милениум, неволјите коишто ни се случуваат сите овие години, деновиве повторно слушнавме (за волја на вистината, пак од странци) дека ни следува транзициски период. Транзиција значи премин од една состојба во друга, или од едни услови во други. Наместо да си погледнеме во сопствениот двор и со заеднички сили да се обидеме да обезбедиме мирен и достоинствен живот за оваа, но и за наредните генерации Македонци, сведочиме како не само што се вртиме во круг, туку и на моменти тонеме кон нешто што од далеку изгледа на амбис – длабока дупка каде што многу нешта се нејасни и непознати. Стабилноста и сигурноста се расклатуваат на периоди од по неколку години,

некогаш преку закани за дестабилизација, непочитување на институциите, повикување на улично рушење на демократијата, предвремени избори…Како да заборавија дека најстарата професија не е политика.

Ниту еднаш во историјата на независна и суверена Република Македонија не доживеавме да видиме како би изгледал еден цел четиригодишен мандат на партијата којашто сега е на власт. Дали заради тоа што немаме опозиција при чиста свест и совест или се матни и кулоарите на демонкратските демохристијански владетели, останува допрва да видиме. Можеби очите ни се широко затворени и гледаме, но не можеме да видиме. Или пак, што знае рајата...Ваквата редовна последица од скоро секој редовен и предвремен изборен циклус создава сомнежи дека позади она што ни се пласира како политика, постои позадина со окултни карактеристики. Истовремено, сведочиме за промените во делувањето на опозицијата, којашто откако редовно почна да губи на избори, стана деструктивна не само за сопствените редови и држава, туку и за целиот регион. Светската историја покажала дека на крајот од секоја приказна, силата на создавањето секогаш ја победува силата на разрушувањето. Најчесто подоцна од очекуваното, но сепак, оние кои што креираат и создаваат нешта за општо добро, порано или подоцна, победуваат.

Дваесет и кусур години имавме можност да покажеме на целиот свет какви навистина се Македонците – домаќини, космополити, мирни староседелци во овој дел на Европа. Секогаш кога нештата ќе тргнеа на подобро, се случуваше и случува нешто кое што го оттргнува вниманието од вистинската натура на Македонецот, па од страна изгледаме како несигурни, исплашени и како да чекаме некој друг да ни го реши проблемот во сопствениот двор. Жива вистина е дека нема друг народ во светот којшто повеќе страдал од предавствата на своите синови – изроди како Македонскиот. Историјата не памети друг таков пример кога еден ист народ

по традиција, јазик и вера се разделува на разни спротивни страни… Ниту федералните резерви коишто ги владеат САД, ниту големата мечка Русија, ниту Кинескиот змеј, лукавите Англичани или организираните Израелци нема да ни помогнат доколку не си помогнеме сами. Затоа што, секое барање за покровителство покажува слабост и неумешност да си го чистиме сопственото поле од плевелот, па затоа истото и ретко го покажува сјајот.

Дали сами сме си виновни или сепак некој друг од надвор си игра со Македонците како во куклен театар? Светскиот мејнстрим покажа и докажа дека сите тези и теории коишто не одат во прилог на дејствувањето на глобалната политичка елита, порано или подоцна се определуваат како теории на заговор. Сите соништа на Македонскиот народ, кој конечно доби суверена и независна држава, на етапи од по неколку години се повлијаени од сили кои што сè повеќе наликуваат на окултна практика. Влијаењето врз туѓите соништа може да се оствари преку техники познати на древните врачови, современите магови, но и преку егрегорите. Над нас се создадоа такви егрегори, што секој обид за нивен опис се граничи со опасност по живот. Годините врват, а на егрегорите, очигледно, веќе многу им се брза.

Македонците, трудољубиви и мирни какви што навистина се, повторно ќе покажат и докажат дека не се за џабе на светов, дека Македонија има капацитет за мирен и достоинствен живот на граѓаните, без разлика на нивната вероисповест или политичка определба. Иако предавствата од изродите на сопствениот род продолжуваат, ќе дојде ден кога ќе надвладее разумот и креативното делување. Ден кога Македонија ќе живее мирно, Македонците нема да се опседнати од мрачните дневно политички агенди, ќе дојдат деновите кои повозрасните трпеливо ги чекаат, и навистина ќе излезе на виделина силата на македонската младина која во сè поголем број се буди од илузијата и негува надеж за

подобра иднина. А дотогаш, на помош сè видливо и невидливо!

(2015)

## За'рѓавените пранги и борбата за слобода

*„Човекот се раѓа слободен, а насекаде е во окови.“*

*(Жан Жак Русо)*

Дали човечката цивилизација стигна до точка каде што веќе станува неопходно соочување на двата поларитети – оние коишто владеат, и оние врз коишто се владее? Недовербата меѓу овие два табора, иако првиот е далеку помал од вториот , е сè поголема, а сомнежите стануваат сè почести. Како капак на зовриената манца, заблудата го достигна својот зенит и околу првите се собираат сè повеќе од оние кои ги избираат, па така еден дел од народот, настроен опортунистички и манипулативно, по примерот од нивните идоли, се обидува да си игра со мислите, чувствата, трпението на останатиот дел од граѓаните. Граѓаните се државата, и оние коишто се стремат да ги водат, треба да се плашат од нив, а народот повеќе не смее да си дозволи да живее во безбедносен, егзистенцијален и духовен страв. Политичките партии и религиозните водачи веќе немаат време за да дозволат нови делби и несогласувања, туку сите заедно треба да се обидат (веројатно ова што следи ќе им биде последна шанса на сите, без разлика на ешалонот во кој што служат) да докажат дека сите сме еднакви, и имаме исти шанси во она што тие го формираат како општество. Затоа што, сè што се прави во темнина е разоткриено од светлината, и каде што има јавно, таму има и тајно, а каде има чад, со мало ветре се разгорува голем оган.

Кога ги слушаме обраќањата на лидерите со различни епитети, нема како а да не се помисли дека тоа што го говорат, всушност, претставува порака од точно определени ентитети. Егрегорното влијание коешто секој разумен човек може да го увиди при набљудување на говорот на телото, гестикулациите и гримасите на лицата, потврдува дека позади секое вакво обраќање постои слика која што

поширократа јавност не умее да ја види. И покрај честите појави на јасен увид дека ниту ние сме еднакви, ниту пак, првите се еднакви меѓу еднаквите, заговорот е навлезен толку длабоко што допира до самото секојдневие на живите Македонци. Цинизам, реализам или изопачена манипулација? Со векови постои оваа дебата, иако народот обичен како што е, обично не сака да верува дека кон него се однесуваат како кон стадо, аморфна маса, чии мисли како форма се обликуваат според планот на владетелите од сенка. Креирањето на јавно мислење, односите со истата таа јавност заедно со информирањето е уметност којашто во борбата за популарност меѓу широките народни маси сѐ повеќе наликува на бојно поле. Таму битките се безмилосни, а жртвите ги дава народот, затоа што оние кои што го водат всушност се први меѓу нееднаквите. Овде се појавува прашањето - Дали е подобро да си последен во рајот или прв во пеколот? Означувањето, обележувањето и дефинирањето на оние коишто јавно говорат за тоа што навистина го мислат и сѐ уште се надеваат дека човечкиот род може да увиди дека само преку самоспознание и трпеливост може да дочека посветла иднина, егрегорите го прават на безмилосен начин, сурово, како што се навикнати да се однесуваат на бојното поле каде што секојдневно водат битки за умот, душата и телото на секој од нас. Заговорници, теории на конспирација и неподобни за учество во тој животински поредок, се само дел од начинот на кои што ентитетите се обидуваат да ги дискредитираат современите кибер панкери, јуродиви на новото време кои древното познание го спојуваат со новата технологија,а нивните пораки одекнуваат толку гласно, што веќе е јасно од каде доаѓа игнорирањето на истите.

Општествената пирамида на управување секогаш ќе биде без својот врв, доколку не служи само и само на мирот и достоинството на оние без кои може и да се распадне – луѓето од маргините, од пошироките народни маси, обичните смртници. И на било каков начин да се реформираат нејзините слоеви, без потпора од оние коишто секојдневно се

жртва на недостигот на вистинскиот врв, пирамидата останува купишта камења. Дури и нивното обликување станува безначајно кога на купот на којшто се наредени, нема врв којшто е светлина за сите наоколу.

Зошто први меѓу нееднаквите и од каде толкава недоверба кон овие современи авторитети? Оние коишто го водат народот на политичко, религиозно и монетарно ниво, со децении, ако не и векови, упорно покажуваат и веќе станува напорно докажаното – дека мислат и делуваат прво во корист на себе, а потоа во корист на оние на кои навистина треба да им служат – обичните луѓе. Освен нивните големи планови за нашата иднина, многу често можеме да слушнеме што наводно тие направиле за доброто на сите нас, или пак, за неуспесите на нивната конкуренција. Но, она што ретко може да се слушне, е што тие – владетелите, мислат за својот народ. За оние коишто треба да ги водат кон посветла иднина, за оние коишто ги избрале, за оние на коишто треба да им служат – широките народни маси. Секогаш кога ја бараат нашата поддршка ни говорат како ние, обичните луѓе сме најдобри, како нашето мислење е важно, како она што народот ке го одлучи тоа тие ќе го направат. Но, случувањата докажаа дека тоа и не е баш така , и сѐ уште е нејасно како тие кои владеат или се обидуваат да стигнат до тронот наречен власт, навистина го гледаат народот и дали го чувствуваат како свој? Затоа што, погледнато со очите на обичниот човек кој врзува и крпи ден за ден, веќе станува јасно дека зад лажната светлина во сликата што се пласира во етерот, постои мрачна позадина со  дебели и мрсни окултни карактеристики, која не е достапна за очите на она што во гласилата на модерните владетели се дефинира како народ.

(2015)

## Младата Република Македонија во новото време

Останува околу еден месец до Денот на независноста на Република Македонија, младата држава на Европскиот континент. Републиката која се наоѓа на територија каде што поминале многу светски војски, патници – намерници, измамници, трговци, патеписци, истражувачи и кој ли уште не. Од оваа територија потекнуваат и повеќе големи имиња во туѓи истории – војсководци, владетели, научници. Современата наука потврдува дека овде луѓето живееле и пред скоро десет илјади години. Младата Република Македонија на крстосницата на големите патишта кои спојуваат континенти претставува остварување на желбите и надежите на многумина кои за себе знаеле дека се само – Македонци. Романтично потсетува на антиката и древноста, а мистериозно буди мисли за животот во прастарите човечки ери и епохи. Клучот на светот, или заʼрѓавениот катанец заклучен пред период кој немаме капацитет да го спознаеме. Затоа што времето е спираловидно, а не линеарно.

Во чест на создавањето на младата Република Македонија, на различни јубилеи беа направени повеќе чествувања, прослави и обележувања на Денот на независноста. Во неколку наврати беа направени обиди за препев на автохтони македонски песни во современ аранжман, но (со чесни исклучоци) од оваа временска дистанца веќе се прашуваме дали вибрацијата којашто тој модерен начин ни ја пренесува, е навистина македонска? Гледаме еден куп документарни филмови, од кои повеќето (освен ретките креативни и квалитетни дела) не успеваат да го предизвикаат размислувањето на образованиот гледач во креативна насока, туку повеќе кон помислата – зошто баш на ваков начин некој се обидува да ни го претстави минатото, и дали се свесни за застранувањето од она што навистина претставува Македонско минато? Кога ќе влеземе во музеите низ Републиката, ретко каде можеме да дојдеме до информација за артефактите кои низ годините во повеќе

извори се запишани дека се чуваат баш во тие музеи, а набљудувајќи го изложеното, нема како, а да не се запрашаме – зар само ова се материјални примери од нашето минато, и зар намерно акцентот на минатото е ставен врз присуството на Рим во Македонија? Восочните фигури на големите личности од пред нашата ера само го потврдуваат сомнежот за присуството на интенција за минимизирање на вистинската величина на нашето минато. При посетите на дел од многуте објекти коишто официјално се сметаат за културно наследство, во очи ни боде видливата човечка негрижа за истите. Поминувајќи и/или престојувајќи во македонските села и малите гратчиња низ Републиката, очевидно и очевадно е дека времето е спираловидно, а не линеарно – таму како времето да застанало кон крајот на минатиот век, а секое ново дејствување личи само на евтина маска и замачкување на очи…

Во меѓувреме, во младата Република се продадоа скоро сите објекти, капацитети и ресурси кои во претходната држава биле во чекор со времето кога се користеле. Денес тоа продолжува така што на некои места почнаа да се продаваат и парковите, старите одмаралишта, училишта. Зачудуваат бројките на населението во македонските општини и вработените пред три децении во однос на она што го живееме сега, иако одамна немаме јасна претстава за сопствениот број. Како минуваа годините, сопственоста врз она што можеше да е стабилна потпора на младата македонска економија, повеќе пати беше променета, а во многу наврати заврши кај банките. Приватизирање на крајот на еден век, а присвојувањето продолжи до најдребно ниво – ги однесоа и старите кујни, садови, машини, алати, а за цените никогаш и не дознавме. Преминот во новиот милениум само најави легализација на големата купопродажба од крајот на претходниот, и појавување на нов систем на општествено управување – каде што оние кои се богати ќе бидат се побогати, а сиромашните, секако, ќе го кркаат подебелиот стап. Затоа што така требало, и тие кои што управуваат биле

умни и се грижеле за сопствениот народ. „Мижи Митре, толумби паѓат“. Ни народот ги чувствува како свои, ни пак тие сочувствуваат со Македонците. Затоа што она што ни се претставува како реалност воопшто не е реално, а вистината е заменета со искривената слика од вистинитоста. Не за џабе, сè уште се пребројуваме со колку души, наместо колку луѓе. Скиваш, муклес.

Како минуваа годините, се појавуваа и нови верски објекти. На територија со толку голема традиција, доколку живеевме во нормална држава можеби тоа и би било оправдано, иако се појавува прашањето – А што е со заштитата на старите , и она што сè уште безбедно чека под земјата? Старите спортски игралишта некаде се обновија, но на повеќе места останаа нечепнати, па остареа побрзо. Како замена ни беа понудени спортски сали коишто сами сведочат за сопствената судбина, времето ги зеде во немилост и старите базени, дури и водата од реките почна да се повлекува побрзо. А, науката веќе докажа дека водата е свесна за се што се случува околу неа. Недостигот на вода за пиење којашто нема да му штети на човечкото тело и присуството на доволно вода за цел свет под ова мало парче земја, претставуваат парадигма којашто допрва ќе треба да ја погледнеме од различни точки на перцепција. Многуте антени, предаватели и секакви чуда, поставени по ридовите и зградите предизвикуваат прашања поврзани со зачестените сурови болести во последните децении. Купувањето на жито од соседни земји додека скапува нашето, недостигот на старите семенски сорти, отсуството на културите кои растеле од оваа земја до пред само неколку децении, се само дел од огромниот парадокс во којшто живееме. Палимпсест.

Дали сме доволно независни за кротко и достоинствено да го прославиме Денот на нашата современа независност? Суверено ли сме владеени во младата Република, или само сурово? Помина ли доволно време за промена на генерациите, па од сè помалиот број живи и здрави Македонци, присутни во

Републиката, може да се појави група која што поткрепена од знаењето и искуството на највозрасните, може да донесе троа малку мир и достоинство на обичниот македонски народ? Затоа што гордоста и суетата не се карактеристики на луѓето коишто живеат овде, туку само на малкуте отпадници од сопствениот род, а секако дека имаат митолошки, дури и религиски карактеристики, и можат да донесат само пад, а никако воздигнување. Духот на борбата за слобода полека, но сигурно, се крие позади егзистенцијалниот страв, а душите коишто го живеат премрежјето веќе појасно можат да се поврзат преку маката на секојдневното битисување. Колку македонски души останаа во Република Македонија? Одекнуваат срцата на иселените од родната грутка. Шепотат духовите на древните жители на овие простори. Папокот на светот стигнува до времето на апсурдот, па можеби и ќе роди нов светски поредок на вистинските човечки вредности.

Оние, коишто ни беа сервирани како современи владетели, заедно со сите нивни експоненти до најниските ешалони, во последните две и пол децении, комплетно покажаа и докажаа дека не треба да веруваме на сопствените чувства, туку на она што тие ни го говорат. Веќе две и пол децении трае нискобуџетниот филм на современата Република, во која одамна граѓаните не се еднакви, а правата заборавени. Она што останало како непишан кодекс од предците се памети и почитува од ретки живи и здрави Македонци. Меритократијата и самоиздржливоста се единствен начин за опстанок на она малку што остана на народот, и враќањето кон вредностите поради кои сите наши претходници преживеале треба да се случи што побрзо, додека модерниве не успеале да нѐ продадат сосе партали. И едните, и другите, и третите, и n-тите. Доста создававте егрегори и повикувавте ентитети. Секако, претеравте со потценувањето на Македонците, па многумина се иселија, голем дел умреа, а малкуте останати немаат друг избор, освен борба за иднината на сопствениот род. Доколку му мислите добро на Македонскиот род и народ под итно ќе го

ослободите од јаремот на политичките манипулации, ќе овозможите она што е на народот да служи само и само во негова полза, ќе се свртите кон самоиздржливост наместо кон лихвите на странците, а за сè понатаму ќе делувате според реалната состојба во којашто се наоѓаат Македонците. Оти времето си минува, јазолот е и повеќе од заплеткан, а бидејќи Граѓаните се Државата, тие си го бараат своето право – да живеат мирно и достоинствено на сопствената грутка, и да овозможат здрав живот за своите потомци, за да кога ќе си отидат од овој свет, да знаат дека Македонија преживеала и слободно ќе продолжи да живее…

(2015)

# Предвремена РМ

Ќе гласаме ли? Дали заокружувањето на ливчињата го претставува вистинскиот глас на народот? Дали Република Македонија е омразена и напаѓана од надворешни непријатели, потпомогнати од внатрешни предавници, или живееме во време кога битката помеѓу доброто и злото бесрамно почнува да се манифестира во секој дел од животот на обичниот граѓанин? Егзистенцијалниот страв, зачинет со медиумската фама за странски служби, поголемите од надвор, теориите на заговор, вечната Македонија и нејзините непријатели, проклетството од Александар, веќе создаде доволен процеп во мирот и чистината на секојдневното битисување на Македонците, па повеќето не само што гласно говорат за ситуацијата во којашто се наоѓаме, туку и се организираат на начини кои ги паметиме од времињата на нашите предци.

Пред децении и векови, сме немале држава, но вака или онака – генот преживеал. Последните научни потврди за хапло групите и генот кој го носи народот којшто живее на територијата на денешна Република Македонија се занемарени пред искривената реалност, којашто со сила ни се наметнува уште од минатиот век. Денес, се соочуваме со потреба да се адаптираме на побарувањата од модерните Европејци, за да бидеме примени во нивното друштво. Друштво кое веќе се распаѓа, за што потврдуваат и последните изјави директно од седиштето на модерниот Вавилон. Дали имаме национална стратегија за наредните 100 години, со јасно дефинирани етапни цели за краткорочните дејствија, коишто би овозможиле да стигнеме до конечната цел – мирен и достоинствен живот на секој граѓанин? Што ќе ни се ѕвездите на Европската унија, кога нејзините множества веќе сакаат да ја напуштаат? Зошто заборавивме на Ѕвездата

од Кутлеш? Покажавме ли дека сме научиле барем нешто од трпеливите, итри и работливи предци од пред неколку века? Или од светскиот потфат на македонската школа и нејзиниот аватар на земјата – Александар? Преку современите случувања, на колективно ниво веќе се опоганија и изгнасија делувањата на Тајната Организација. Тајно друштво кое се организирало на начини за кои што голем дел од денешните слободни граѓани на Република Македонија сметаат дека би биле соодветни за решавање на голем дел од вештачките проблеми кои денес ни оневозможуваат да си бидеме свои на своето.

Ни се чуе ли гласот, ќе се покажеме ли како вистински родољуби, или и последната генерација која што се сеќава на претходниот поредок ќе исчезне во заборавот, бетер од Атлантида. Како Пеонците, Богомилите, Учителите, па ќе треба да минат векови за некои нови деца да видат што се случувало денес и да дадат завет дека никогаш повеќе нема да се дозволи деструкција на она што ни е дадено како природно право – мирен и достоинствен живот. Ако дојде ред до тоа…оти генот, секако, памети.

Свести се, не спиј ти. Наметнувањето на вредности, што се различни од она што го носиме како генетски код, може да донесе само деструкција и непријатности во зачувувањето на Македонија. Обединета Македонија може да се случи само и само ако граѓаните во сите етнички делови живеат според стандарди коишто би покажале на оние поголемите дека се правилни, природни, и во склоп со она што го носиме како културно наследство. Покажувањето на знаци со рацете, тешко дека ќе ја обедини Македонија. Секој симбол си има повеќе значења…

(2015)

## Добар ден Македонијо, среќна ли си денес?

Добар ден Македонијо, среќна ли си денес? Веројатно повеќето од оние коишто ќе го прочитаат текстов, се на слично мнение – важно е да сме живи, колку што се може здрави, па другото ќе биде. Сѐ во свое време, а пред нас ко да е најголемото невреме. Бура на сите нивоа, видливи и невидливи. Можеби навистина и никогаш на човека не му се дава товар поголем од оној којшто би можел да го издржи. Можеби и сето ова е само најголемата темнина пред да се раздени и да нѐ огрее нашето сонце на слободата. Сигурно и секој од нас се раѓа на определено место со некаква причина. За жал, голем број од нашите познаници, соседи, пријатели и роднини ја напуштаат државата во потрага по подобар живот. Не дека таму – во белиот свет, секаде цветаат рози, туку никој не си отишол од арно. А многу арно – не е на арно. И, розите не се само за богатите.

По сите премрежја, сплетки, притисок, манипулации, лаги, измами, егзистенцијални борби, македонскиот народ покажа дека е трпелив, разумен и силен. Ех, таа пуста надеж. Сиромашна и задолжена Република Македонија, со граѓани од кои повеќето се богати, но не со материјални богатства, туку богати по дух. За оние другите – нека прават пресметки тие што се платени за истото – нека пресметаат колкав е малиот процент од Македонците коишто годишно заработуваат повеќе од поголемиот дел граѓани. Многу спрема малку. Епа, како што напишал Џорџ Орвел – сите животни се еднакви, но некои животни се поеднакви од останатите. Полесно било камила да мине низ иглени уши, отколку богат да влезе во Царството Небесно.

Луѓе…како е еднина од луѓе? Луд сигурно не е. Човек за човека престана да биде човек. Брат брата не рани, ама тешко кој го нема. Ќе издржиме ли братски и сложно во бурата којашто ни претстои, или ќе оставиме да нѐ однесе виорот? Како Дороти во Волшебникот од Оз, дури и можеме да си го

пуштиме кој било албум од Пинк Флојд за синхронизација на видеото коешто ни го проектираат пред нашите очи, само и само за да ни го затворат третото, и да не најдеме начин смирено да погледнеме преку четвртото – окото на душата. Веројатно Животни би бил најсоодветниот албум за синхронизација на случувањата коишто нè одвлекуваат од вистинската причина на нашето постоење – да бидеме современа човечка цивилизација, во секоја смисла на зборот.

Човек за човека престана да биде човек. Македонците се иселуваат, мака мачат со секојдневието, водат битки со ветерници, змејски се борат со ламјата која упорно сака да ни напакости, немаме еким за да нè излечи од опасните болести на новото време, а односот на наталитетот и морталитетот е уште една причина за скептичност и сомнеж за колективната иднина. Кога на тоа ќе го додадеме извитоперениот начин на делување на егрегорите, коишто буквално нè малтетираат две и пол децении, се добива ситуација во која за повеќето можеби и е безизлезна. Но, Македонците си го имаат Сонцето. И, ќе им изгрее зората на слободата. Само ако преживеат. Опстанокот ни е кодиран во гените, колку ли само генерации низ милениуми на овие простори успеале да преживеат различни анексии, окупации, асимилации, напади, истребувања. Но, оваа генерација се бори не само со надворешниот непријател, туку и со една ламја која упорно сака да ни го земе бериќетот.

Доаѓа времето кога поголемиот број од граѓаните веќе јасно разбираат дека колективното однесување по урнек на било која од големите сили и навидум „модерните“ современи општества, само нè оттргнува од можноста да дочекаме мирен и достоинствен живот таму каде што истиот ни е даден – во Република Македонија. Спознавањето на сопствениот генетски код, традиции, начин на преживување и живот на предците, капацитетот кој го имаме како генерација, силата којашто вака или онака нè зачувала да постоиме со милениуми, се случува. Иако бурата доаѓа, ништо нема да

може да го спречи Македонецот на патот до зачувување на суверенитетот, припадноста, идентитетот и сопствената држава. Иако е трнлив, ќе се исчисти плевелот сосе трњата, и полето за културната борба ќе си го врати сјајот. Старите велат, ламјата доаѓала да ни го уништи или земе берикетот, а секој синор си имал свој змеј којшто го чува берикетот на луѓето кои живеат таму. Кога имало бура на небото, ламјата кркала ќотек од змејот. Македонците гинеле во борбата за слобода, но сега гинат во борбата за егзистенција. А, змејот ко да е налутен понекогаш , затоа што некои од овдешните ѝ се додворуваат и ја окуражуваат ламјата. Битката е на земјата, времето во коешто живееме е со апокалиптични карактеристики, а ние на број сме малку, но доволно. Сонцето нè грее и повеќе од она што сме го заслужиле, водата под нас чека да си ги навадиме посевите, само прво да ја извадиме на површината, полето чека да го негуваме дрвото коешто е со длабоки корења и едвај издржува во невремето, па можеби и е пред нас периодот кога ќе го вкусиме плодот на самоспознавањето. Изгреј зора на слободата.

(2015)

## Демократија и демонкратија или меритократија и самоиздржливост?

Здраво-живо Македонијо. Ќе останеме ли живи и здрави или ќе дозволиме да нè разболи ниската вибрација на она што се случува околу нас? Вештачката поделба веќе е на сила – нè поделија по социјален и општествен статус, поделени сме по тоа кој/а колку месечни примања има, веќе е јасна и поделбата на религиозна основа, се поделивме според партиската определеност, ни направија евтин филм за да нè поделат на „антички“, „словени“, „европски“ Македонци, а веќе се делиме на едни кои си отишле или сакаат да си одат што побрзо, и други – кои сакаат да останат во Република Македонија. Писателот на овој текст сака да остане, и покрај сите околности. Оти, кога сите ќе си отидат – некој ќе мора и да остане.

Сведочиме дека се ретки семејствата коишто повеќе од три генерации живеат на едно место во Република Македонија. Малубројни се и оние кои што си го знаат потеклото пред неколку векови. Времето во кое живееле нашите предци, окупациите, присилното преселување поради егзистенцијални причини и/или крвна одмазда, промените на презимињата и недостигот на архивски списоци поради незрелоста на младата држава во којашто живееме, си го направија своето. Миграцијата село – град од пред повеќе од половина век како да сака да се случи повторно, но во обратен правец, од град кон село. Притиснати од бездушниот систем кој го владее нашето секојдневие, многумина се надеваат дека во догледно време ќе можат да се повлечат во некое село и да живеат таму, далеку од гужвата на градовите. А македонските градови останаа со мал сјај од вистинската градска светлина во којашто живееле нашите предци. Податоците дека во некои од помалите гратчиња низ Републиката пред сто и кусур години имало повеќе дуќани отколку денес, прават да се замислиме до каде, всушност, сме стигнале. Селата распаднати, распродадени, повеќето се тажна глетка за

човечките очи, губат чекор во трката со времето. Додека целиот свет оди напред со обработката на земјата и производството на храна, нашите мака мачат да врзат крај со крај. Оти, нели било модерно време и успевале само оние коишто делуваат на начини кои се соодветни на тоа што било модерно, кое нема ништо заедничко со менталитетот, културата, воспитувањето и традицијата на домородното население. Затоа, дребните производители сè уште се борат со системот кој понекогаш нè владее и посурово и од времињата кога сме немале држава, а малкуте моќници коишто имаат на располагање огромни површини плодородна земја и многу механизација, скоро секоја година се богатат сè повеќе и повеќе. Истовремено, неорганизираноста на производството, но и продажбата, предизвикаа на градските пазари да се купуваат продукти од други региони во државата, додека локалните производи или се продаваат по пониска цена на големо, или едвај се продаваат во целост. Оние што ќе речат – така мора да биде, капитализамот си го прави своето, најитрите ќе издржат и слично – не се во право. Меморијата на нашата ДНК, традицијата, менталитетот и силата на македонскиот народ покажаа дека до пред помалку од еден век, во скоро цела Македонија локалното население тргувало преку размена, а парите се користеле само за производи што биле тешко да се набават во местата каде што живееле. Навистина е убаво кога човек се храни од плодови коишто растат во регионот каде што живее, особено ако истите се одгледувани со љубов и внимание, и не содржат опасни препарати, што би можеле да наштетат на нашето здравје. Доколку водата којашто ја консумираме е навистина чиста, во комбинација со органските производи, би можеле да ни помогнат во борбата за нашето здравје и живот. Оти, ниската вибрација доаѓа преку храната, воздухот, подземните води, може да нè допре и преку други луѓе, а најчесто ни влијае преку егзистенцијалниот страв и досадната политика.

Дали Македонците ќе дочекаат да живеат во вистински суверена и независна Република Македонија, во која одлуките

ќе бидат носени од народот, наместо од разно-разни експерти, аналитичари, политичари, странци, и слични фактори кои ни од далеку немаат ништо заедничко со вистинското битисување на Македонците? Ќе имаме ли доволно приходи, соодветни на трудот којшто сме го вложиле, за да не се плашиме за тоа што би било утре, туку би гледале кон следниот ден со надеж за поголема благодет и мирен и достоинствен живот? Ќе овозможи ли системот секој да го работи она за што има соодветно образование, умешност и искуство, или и понатаму ќе мислиме дека демократијата владее? Едно Н помеѓу о и к во зборот демократија ја променува целата смисла на зборот, па преоѓа во – демонкратија. Па, народе Македонски, дали ќе останеме свои на своето или ќе продолжиме да ја чуваме кубурата за „недај Боже“? А, до каде би стигнале како народ, раса и цивилизација, доколку можеме правилно да ги користиме ресурсите на мајка Македонија? Ќе исчезнеме ли со вителот на материјалистичкиот начин на живеење или ќе си ги послушаме душите, па ќе ја развиеме Републиката во вистински пример за новиот свет, исто како што многу генерации на нашите предци правеле пред години, векови и милениуми? Дојде времето кога вештачките поделби ќе се заменат со природната селекција – а таа е побезмилосна и многу посурова од она што вештачки нè дели, затоа што она што е природно – е и нормално. Господ нека ни е на помош.

(2016)

## Борба нè чека, борба за слобода – за Македонија

*Момци наредени, моми накитени,*
*борба ќе одат, борба за слобода.*
*Борба за слобода, за Македонија,*
*за Македонија, земја поробена.*

А бре, Македонче, каде се спремаш, борба те чека, борба за слобода... Бевме деца, не знаевме толку јасно што се случува, но можевме да ја почувствуваме тагата на сите собрани, кога ја пееја песната и ечеа стиховите „нека разберат клетите душмани, Македонско име нема да загине“. Пред 25 години во војната во бившата држава почина млад македонски војник, а народот спонтано се собра на плоштадите ширум Републиката, пеејќи ја гореспоменатата песна и палејќи свеќи . Вечна памет. Години подоцна, сè уште бевме деца и со страв ги гледавме вестите во кои се кажуваше како Американците ја бомбардираат Србија, додека секојдневно го слушавме татнежот од авионите кои поминуваа низ нашето небо. Неколку години потоа, веќе средношколци, сведочевме за маката низ која поминуваше целиот наш народ, а за многумина од нас првите погреби на кои сме биле беа оние на убиените припадници на Македонската полиција и армија. И покрај церемониите и присуствата на дел од тогашните државни големци, јасно знаевме дека тие батковци, чичковци, нечии татковци, загинаа за да нè одбранат сите нас, иако некој друг кој ги влече конците нема да дозволи така лесно мирно да живееме во сопствената држава. Сега, петнаесет години по злокобната 2001-ва, веќе со години не сме деца, и ние сме генерацијата која ќе треба да ја брани, заштити, а кога ќе дојде времето – и од ново да ја гради независната и суверена Република Македонија. Затоа што темелите на она што го нарекуваме држава одамна се лабави, а ѕидарите на истата покажаа и докажаа дека немаат знаење, ниту пак, човечност, за да го зајакнат храмот на Македонците – Републиката.

Се поставува прашањето – дали сме свои на своето? Македонија си е нашата чудесна земја, но системот којшто нè владее, очигледно – никогаш не бил наш, на народот. Како потпора на ова тврдење може да се земе неконтролираниот пазар, производство, вреднување на трудот и еднаква можност за чесно и достоинствено заработување на приход со кој би живееле како нормални луѓе, наместо едвај да крпиме крај со крај. Како дополнување на ова се „поголемите од надвор“, „странските служби“, „чадори“, „непријатели на древната Македонија“ и внатрешните предавници, кои веќе две и пол децении ги разнишуваат и онака лабавите темели на „независната и суверена“ Република. Дали Македонците се премногу учтиви и љубезни домаќини, или пак, имаат постојано чувство на инфериорност пред претставниците на големите држави, унии, организации и групации, ќе покаже историјата. Дали истите „големи сили“ ѝ сторија нешто на историјата, па народот талка во маглата на егрегорниот филм и си го бара сопственото потекло, ќе оценат генерациите кои допрва ќе дојдат. Системот не е народен затоа што она што ни се претставува како демократија, погледнато од езотериска точка наликува на демон кратија, односно владеење на мрачни сили. Меритократијата – систем во кој секој го работи она за коешто има соодветно образование/знаење, искуство и капацитет, како да не сакаме да дојде, затоа што многумина се чувствуваат комфорно во секојдневниот хаос кој ни ја цица не само енергијата, туку и нè омаловажува на скоро сите возможни начини. Па, Народе Македонски, со какви идеи сме? Ќе се ослободиме ли од јаремот на ропството и ќе ги скинеме ли за’рѓавените пранги, па слободни ќе тргнеме кон совршенството, или пак, ќе си останеме робови на некои невидливи сили, за кои упорно нè убедуваат дека не ни мислеле добро, а нашите претставници тешко се справуваат со истите додека позади кулисите често знаат и да соработуваат со оние невидливите за обичната раја.

Доколку властодржците се грижеа за македонскиот народ на ниво соодветно на еволутивниот стадиум до кој сме

стигнале, дали ќе имавме толкави проблеми, за кои упорно ни се вели дека се предизвикани од „поголемите од надвор“? Ако оние кои решаваат за стратегијата и правецот во кој ќе се движи Република Македонија го имаа во предвид потенцијалот на Македонците, трудољубивоста и вечниот копнеж да си бидат свои на своето, во независна и суверена Република, направеа сѐ што е возможно, дури и да е недозволено според нивните пријатели од надвор, за народот досега да си живееше достоинствено на сопствената земја. Земјата каде што со илјадници години некој живеел, земјата која има доволно капацитет не само за да си го прехрани сопствениот народ, туку и да биде вистински пример во новиот светски поредок. Иако одредени структури од време на време ја исфрлаат тезата дека Македонците биле мрзливи и не им се работело, реалната ситуација покажува нешто сосема друго – ешалоните на истите тие структури кои се наоѓаат на врвот од лабавата пирамида на Републиката, се всушност оние кои „клатат врати и земаат плати“ и ги уживаат удопствата кои поради ваква или онаква заслуга ги добиле од нивните претпоставени, па со голем дел од семејствата ги уживаат удопствата на системот и парите на народот. А обичниот Македонец зема кредити за да си го прехрани семејството и да си ги образува децата, се мачи ама успева да ги скрпи краевите на битисувањето од ден за ден и вака или онака – преживува, но многу ретко ужива во сопствената земја. Со секое менување на власта се покажува вистинското лице на претставниците на демонкратијата, па сведочиме за различните ешалони кои постојано ги менуваат нивоата на државната пирамида, но ретко остануваат без парче од државниот колач. А обичниот народ продолжува да биде влијаен од центрите за пропаганда, која најчесто е гадна и толку валкана, што го закочува не само спиритуалниот, туку и целиот развој на Македонецот и општеството во кое живее. Темелите на Републиката се разнишани, пирамидата е ѕидана на сила, а со сила убавина – не бидува.

Ако оние кои упорно ги играат улогите во куклената претстава беа вистински народни луѓе, дали ќе имавме толкави проблеми од „надвор“, или пак, истите непријатели ќе беа предизвикани до толкава мера, за борбата да се случи еднаш и да се реши кој е газда на оваа држава – политичарите и модерната буржоазија или напатениот, но силен Македонски народ? Годинава сведочиме на јавно исфрлање на тези во кои се вели дека доколку не застанеме на браникот на „едните“ или „другите“, ќе сме ја изгубеле државата? Па, почитувани – народот си ја љуби земјата и државата, но никогаш не Ве љубел Вас – кои се претставувате како „богоизбрани“ и „народни луѓе“, додека си играте со егрегорите и разно – разните центри на моќ. А народот не сака богатство и пари, туку слобода и човечки правдини.

*Народе Македонски, со какви идеи си ти?*

*Древната Македонија ја дочека својата независност во новиот свет некаде кон крајот на дваесеттиот век. Десетте години од претходниот милениум поминаа во магла, како за граѓаните, така и за државата. Војната во почетокот на новиот век го зголеми стравот, и иако жртвите од истата загинаа за Македонија, голем број од нивните другари денес или се на маргините на општеството, или надвор од државата, а оние кои беа од спротивната страна се во парламентот или по државните институции. Парадоксот на Републиката во која се создадоа општествени слоеви на богати, сиромашни и иселени. Илузијата на официјалната историја на библиската Македонија и проклетството од апокрифните текстови и тајните списи. Благословениот древен народ и модерниот начин на живот. Спротивности кои никако да се избалансираат. Безбедни од зборовите независна и суверена и заспани уште од поранешната југословенска…*

*Доста Е, разбуди се, свести се – не спиј ти!*

(2016)

До кога ќе преживуваме, наместо да уживаме во живеењето?

Што направивме, што правиме и што допрва треба да правиме во иднина? Ни направија филм од животот, филм кој полека но сигурно низ decениите почнува да наликува на хорор. Денес го гледаме филмот, наместо да уживаме, едвај преживуваме, ги живееме последиците од лошиот кастинг, главните улоги продолжуваат да глумат ко да се натпреваруваат за златната малина, а сцените од секојдневието сѐ повеќе си ја покажуваат окултната позадина. Дали ќе успееме нешто да направиме, секако, дека зависи од самите нас, но не само од волјата за промена и желбата за мирен и достоинствен живот, туку и од потребата за слобода. Слобода во вистинска смисла, која ќе им покаже на оние коишто мислат дека вечно ќе ни го проектираат филмот дека не само што ги чувствуваме, туку и ги гледаме лагите кои никогаш нема да бидат нашата вистина. Дали нискобуџетниот филм ќе продолжи, а ние наместо статисти ќе ги преземеме улогите на лажговците кои си ги наполнија сметките додека филмот останува евтин, зависи и од сценариото кое ќе го понудиме. Мала промена во некој од најзаборавените делови од Македонија може да предизвика убави промени во целата држава, па филмот да биде исклучен и да почнеме да си го живееме животот, наместо едвај да преживуваме. Затоа што ако ова што го нарекуваме држава не се распадне во догледно време, најбрзо што е можно ќе треба Македонија да се гради од ново. Да се поставаат во темелите основните човечки вредности, и да почне да се гради држава во која никогаш повеќе „првите" нема да бидат поголеми од сите останати , а сите ќе имаат еднаква шанса во она што сѐ уште го дефинираме како општество. Времето никогаш не умира, кругот не е тркалезен, луѓето сѐ помалку се пребројуваат со „колку души", а „новиот свет" и колективното стремење кон „западот" си го направи своето, па заборавивте дека Сонцето изгрева на исток, а заоѓа на запад. Ќе го расчистиме ли мракот за да нѐ грејне белата зора со новото сонце на слободата, или ќе продолжиме комфорно да го

бараме светлото во мракот без да се трудиме да го пронајдеме, заборавајќи дека и најмалата светлина може да го распрсне најголемиот мрак?

Зошто „првите никогаш повеќе да не бидат поголеми од сите останати“? По 25 години постоење, се покажа и докажа дека во Македонија постојат неколку слоеви, односно редови на граѓани. Наместо први меѓу еднаквите, владетелите се први според материјалните, но никогаш според духовните вредности кои го одржуваат човечкиот род во живот од памтивек до денес. Едните, учествуваат во владеењето или се стремат да бидат дел од власта, додека со најблиското опкружување се толку добро материјално ситуирани, што и да се и да не се дел од ешалоните кои владеат, имаат и повеќе од доволно за животот, а и не се оптоваруваат со тоа дали ќе можат да им оставаат нешто на поколенијата, оти „таков бил системот“, па кој и да дојде – тие ќе имаат. Другите, или се иселија, или сведочат за некои од нивните најблиски кои исто како и предците, отишле на печалба во странство, најчесто со пасош од една од соседните земји. Па така, голем број семејства ги минуваат годините чекајќи да се вратат печалбарите, за барем неколку месеци семејството да е заедно, децата да си ги гледаат татковците, а домот да биде комплетен. Најголемиот број од Македонците го преживува секојдневието, па одамна наместо од месец за месец, живеат од ден за ден. Тоа е така оти „сме биле многу модерни, развиени и напредни“. Постои и една помала група на граѓани, за волја на вистината голем дел од нив исто така биле или се иселени, кои и покрај хаосот во кој се наоѓа сиот народ, веруваат во чесноста и искреноста на човечкиот род, се надеваат дека две и пол деценискота тонење кон амбисот конечно ќе се забрза, па лагата ќе достигне до најголемото дно, и соочени со суровата вистина и останатите ќе прогледаат како нив и ќе им помогнат во создавањето на новата Македонија. Македонија која ќе ги негува сите вредности на борбата на нашиот народ, држава во која граѓаните ќе бидат поздрави, ќе се хранат поквалитетно и ќе

дочекаат да го живеат благодетот на природните ресурси со кои располага нашата земја.

Какви се граѓаните – таква ќе ни е и државата. Колку поголем број на човечки души прогледаат низ илузијата која ни е проектирана од оние кои ги дефинираме како „наши“, а тешко дека и некогаш биле такви, помогнати од разно разни надворешни структури, толку побрзо би дошол моментот на пресврт. Амбисот си ја покажа длабочината, а Сонцето упорно нè потсетува дека колку и длабоко да сме паднале, тоа сепак е таму горе и свети еднакво за сите нас, па затоа имаме право да работиме за каузата – Македонците да бидат свои на своето, а светлината да ни го отвори патот кон мирен и достоинствен живот. Затоа, да почнеме да ја бараме Македонија во самите нас, наместо околу нас. Созерцувањето на татковината како состојба на свест, наместо како една од најмалите држави на европскиот континент, предизвикува проширување на свеста и дава сила во борбата со нискобуџетниот филм, кој конечно треба да биде заменет со вистинската слика на постоењето. Да преживееме и останеме живи и здрави, па да си дочекаме да почнеме да уживаме во животот на родната грутка. А до тогаш – на помош сè видливо и невидливо!

(2016)

## Глина и светлина

Трпение…спасение. Трпи, закрпи ги лузните. Не си сам во ова, целиот твој народ го чувствува истото. Сепак, луѓето се плашат кога некој им ја говори вистината. Оние најумните сè уште не знаат како да ги нахранат милионите гладни деца низ светот. Ретките видови животни и растенија умираат сè побрзо и посигурно. Земјата сама ќе се уништи од нашата деструктивност. Најучените уште не умеат да објаснат како биле изградени пирамидите. Религиозните упорни – чекаат да дојде Некој од небото и да ги спаси. Трпение…

Не обрнувајте внимание на младите – па зар иднината навистина зависи од нив? Што е реално, и колку илузијата ја има искривено реалноста? Ангели и Демони или борба на сите нивоа, сега и овде, и на јаве и на сон? Што би рекле чукун дедовците од пред век и кусур, ако знаеле дека ќе дојдеме до ова дереџе? Дали се раѓаме знаејќи сè, учиме во текот на животот, или мислејќи дека живееме заборавате сè? Можеш ли да погледнеш во ѕвездите, а да не ти се сврти свест? Можеш да ја почувствуваш бурата што доаѓа? Ги читаш ли знаците и зар уште веруваш во случајности?

Не плаши се. Стравот брзо го обзема поголемиот дел од сè она што всушност сме, па така е лесно да бидеме програмирани. Ни инсталирале шаблони, та веројатно заради истите нема дума за спознание. А и често прелестно ја мешаме илузијата со созерцанието. Матни се скриените долапи на свеста, а бистра е водата која ни дава живот. Тука е и маната наша насушена.

Знаеме кои сме, знаеме зошто сме овде баш сега, но не знаеме како да се видиме самите себе јасно. Истовремено, многумина сè почесто собираат храброст за да размислуваат гласно. Со страст се бориме против крастата, се тешиме со

филозофијата на растите, ра е обратно од ар, па ќе пораснеме ли ако победиме? Победа – по беда, поголема беда? Прашалниците големи, одговорите ги нема две децении и кусур, многу се чудеа и станаа апла чудаци. И сега, што правиме – што е вистина, а што вистинитост? Вајстина е дека вистината истина, па кој е од глина, а кој од светлина?

Луѓето уште веруваат дека игнорирањето е благослов. Сѐ почестото „само позитивно“ однесување и те како ја мултиплицира силата на она пред кое што ги затвараме очите. Се штитиме од „лошото“, игнорирајќи „не нѐ допира злото“, „нештата се убави ако ги погледнеш од светлата страна“? Добро/зло е различно од добро/лошо. Многу арно не е на арно.

Темнината е недостаток на светлина, но и објектите коишто ги гледаме како светли се всушност темни, сѐ додека светлината не почне да се одбива од нив. Па, што е светло, а што светлина? Што е темнина, а што теменина? А суетлина? Кој паднал поради гордост и суета?

„Не поклонувајте се на идоли“ – се сеќавате на тоа. Но, како да заборавивте дека истото важи и за живите луѓе. Идолизирате суштества коишто комплетно битисуваат и делуваат на фрекфенција која ве држи на сигурно во конформитетот на секојдневното умирање. Се раѓаме за да умреме, или се раѓаме за да живееме? Зафатени со смртта сме преокупирани од деструктивноста, па заборавме да живееме. Колку умреа за Македонија, а колку живи ја убиваат Македонија?

„Сѐ за татковината.“
„Македонија пред и над сѐ.“

А децата, младите, Македонците?
Македонија е мајка, но алчноста е маќеа.

На кое ниво од пирамидата на вашите интереси се наоѓаме? Удобните фотелји, климатизираните канцеларии, службените телефони и автомобили ви се за да ѝ помогнете на земјава, или на сами себе? Зар не требаше со сиот наш труд да овозможиме да има прво за целата земја, а потоа за секој од нас. Невидливата рака удира воспитни, порано или подоцна. Не си Македонец ако кажеш дека ти е тешко?! Од лесното, останаа само нашите души – лесни ко пердув. А најтешкото ко допрва да доаѓа. Трпение…

Се плашите ли од Светлината?

(2014)

## Еволуција или деволуција?

Што знаеме за самите себе, поднебјето каде живееме и начинот на живот на нашите предци? Колку и да не сме сакале, сепак ги паметиме разговорите на нашите дедовци и баби, приказните, случките и преданијата пренесени од нив, и начинот на којшто тие генерации со страст говореа за како тоа било кога биле деца. Тоа беше кога ние бевме деца, а сега сме малку повозрасни, па сакале или не – се прашуваме што ја има предизвикано таа страст во приказните на нашите предци? Дали навистина порано се живеело поарно, или само точката на перцепција била поразлична? Современиот човечки ум веднаш реагира – штом како генерација сме толку напредни и отидовме напред со технологијата, индустријата и изумите – па логично би било сега да ни е подобро отколку на оние кои живееле овде пред само еден век? Но, колку тој „современ“ ум знае во што всушност се впушта кога целата „модерна“ напреднатост ја гледа како добра, успешна и корисна?

Дали во последните шеесетина години човештвото еволуираше или деволуираше? Бројот на население на земјината топка се зголеми за неколку пати, гладните и жедните се во сѐ поголем број, сите модерни изуми само ја зголемија бедата на целата планета , а новите закони сѐ посилно се трудат да го променат и природниот код, според кој живееле нашите предци. Иако како генерација јасно ја созерцуваме мудроста којашто доаѓа од исток и модерните технологии од запад , сепак сѐ уште не сме успеале да си го определиме вистинското место во случувањата – од каде што би си помогнале не само на себе, туку и на целиот свет. Истовремено, големите пропаганди, сили, материјални центри на моќ и нисковибрантни групации сѐ посилно ни го нишаат и онака лабавото плато на коешто се надевавме дека ќе стапнеме.

Неумешоста да се спознаеме онакви какви што навистина сме, дополнета со игнорирањето на скоро сè што ни оставиле нашите предци и влијанието на т.н. модерен начин на живот, сè посилно не оттргнува од можноста да повлијаеме на сопствената судбина и да бидеме свои на своето. Па така, како што пророк во сопствено село не бива, од кај не сме свои, па и го губиме своето, а со секој нов живот наместо да се зголемува надежта дека истиот ќе ги почувствува благодетите од самата природа, се зголемува тагата бидејќи сè повеќе се оттуѓува она што е наше – поради беспарицата, се продаваат и старите објекти, делови од земјата, и што ли уште не. Сето тоа поради „новиот“ начин на живот и адаптацијата во истиот – нели така било во целиот свет, па сме морале да делуваме според истиот. Но, зар сè уште ќе веруваме дека еволуираме, кога всушност деволуиравме?

(2014)

## Овоземскиот хаос и редот на Царството Небесно

Сме се родиле за да умреме, или се раѓаме за да живееме? Мистеријата наречена живот е со толку кус век на траење и кога е погледната преку двете човечки очи изгледа премногу кратка, па повеќето луѓе се убедени дека немаат доволно време, а ни можност да ги направат нештата што посакуваат да се случат додека се живи на овој свет. Дали постои нешто по смртта, не знаеме. Знаеме дека кога човек ќе умре, го паметат според начинот на којшто живеел, како се однесувал со другите луѓе, делата кои ги направил, и ако оставил потомство – по тоа какви се наследниците. Можеме да веруваме во задгробен живот, чистилиште, рај и пекол, вечни ловишта, вонземски потекла, реинкарнации и што ли уште не, оти токму затоа ни е дадено правото на избор. Конформистички, можеме и да се убедиме дека по ова овде, ќе има нешто поубаво, дека откако ќе заврши земниот пат, ќе зачекориме во поубав свет. Секој со своето убедување. Можеме да се убедиме во сѐ, а веројатно ни е најтешко да поверуваме дека ова овде, овој живот ни е благослов и даден со причина, за да оставиме каква таква трага на земјата, преку потомство, дела или начин на живеење. Иако краток во споредба со вечноста на универзумот, еден човечки живот е доволен за да се повлијае не само на најблиската околина и род, туку и на целото човештво. На каков начин – зависи од тоа до каде човек стигнал во примањето на мистеријата на животот додека му траел векот. Некои може и да веруваат дека по ова нема ништо друго, па затоа им е дозволено да прават сѐ што им е по волја. Еден стар мудрец рекол – Ништо не е вистинско и сѐ е дозволено, а во Библија пишува – Сѐ е дозволено, но не сѐ е полезно.

Човечката волја може да биде повлијаена од густината на плотта, па чистата и отворена можност за канализирање на универзалната љубов да биде заменета со она за коешто луѓето најмногу паѓаат од платото на вечниот живот – сакањето. Посакувањето и сакањето се различни од љубовта, а

иако Бог е во секој/а од нас, ниту еден/една од нас не е Бог. Ниту пак, некој/а може да се врати сам/а во градината каде што растат дрвјата на спознанието и животот. Затоа сме поделени по пол, за да заедно се стремиме кон едно – ако заслужиме пред Вечноста, да можеме да повлијаеме на целиот род преку создавање на потомство кое ќе биде понапредно од претходните генерации. Понапредно во спиритуален смисол, затоа што кога телата ќе остарат, организмот ќе почне да функционира послабо од претходно, мозокот ќе забави, останува само душата. Ако прифатиме само дека од земја сме дошле и во земја се враќаме, заборაваме на душата и остануваме во замката на големата илузија, па не оставаме пат на истата да си оди таму каде што се сите други – на небото. Небесниот свет веројатно е место каде што нема бес, и не за џабе старите говореа дека кога се раѓа нов живот – се појавува ѕвезда на небото. Секој со својата ѕвезда, и својот крст. Затоа и пред неколку генерации, Македонците знаеја да речат дека не треба да се покажува кон ѕвездите со прст, затоа што можеш да си ја посочиш својата, па…

Смртта со смрт ја победи. Доживување на мистични искуства, незгоди и/или катастрофи кои ни овозможиле блиска средба со смртта, овозможува проширување на нивото на свест, но и укажува колку таа е неизбежна, па ни текнува дека како што не можеме да избегаме од смртта, така тешко е и да побегнеме од животот. Прелажувањето на самите себе ги ублажува стравовите, но само на краток период, а го зголемува влијанието на потсвеста. Несвесното секогаш си наоѓа начин за да префрли информации во нашата свест, без разлика дали го сакаме или дозволуваме истото. Единственото нешто кое можеме да си го дозволиме, без да влијаеме деструктивно на нашиот род и светот во кој битисуваме, е да живееме како што ни доликува и ни е дадено – да бидеме луѓе во вистинската смисла на зборот. Така старите Богомили го пренесувале знаењето – не преку лекции, предавања, читање на уроци од одбрани книги, туку преку однесувањето и начинот на живот на Совршените. Со

својата појава, љубов, енергија, боја на глас, чистина на мислата, познавање на исконските чувства и потребата да се поттурне човештвото кон следната етапа, каде што ако сме доволно чесни би ни се укажала повторна шанса да се вратиме во древната Градина, Совршените Богомили со знаци на глуждовите на рацете го учеле народот преку сопствениот пример. Па, разбираме дека и не е важно колку луѓе сме, туку колку души ја почитуваме мистеријата наречена живот. Неговото Величество Живот може да остане некрунисан, ако не се случи алхемиското венчавање со Нејзиното Величество – Смртта. А без таа алхемиска свадба, не би можеле да влеземе во Царството Небесно.

Новиот век овозможи враќање на старите практики, техники и учења за тоа како да се „погледне во минатите животи“, преку регресија да се спознае „кои сме биле во претходните постоења“ и да ѕирнеме во темното море на свеста. Свесноста, од која успеваме да доловиме мигови на вечното совршенство толку ретко, па заборваме дека не сме целите од глина, и дека во нас постои и светлина. Во човечката ДНК се зачувани информации од сите предци, па постои можност дека она што луѓето го спознаваат како „претходен живот“, всушност е постоење на некој наш дамнешен предок, и е кодирано во нас, па затоа го доживуваме како дел од нас самите. Трагаме во минатото и се полниме со надеж за иднината, но ретко се посветуваме на сегашноста. Бидејќи времето не е линеарно, туку спираловидно, постои само сегашност. Константно, постојано, сегашно време. Токму затоа и нема ништо ново под Сонцето, и таму каде што се зголемува знаењето, се зголемува и тагата. Жал за неостварениот сон од Градината од Еден. А, соништата биле живот, па што ако ова и навистина не е единствената димензија во којашто постоиме, па кога спиеме и сонуваме всушност сме живи во некои од другите светови, а кога сме навидум будни и „живееме“, всушност умираме? Затоа што ако не сме насочени кон достигнување на она што ни е дадено како цел – враќање во Градината од Еден, и кога сме будни и

живееме – дозволуваме само да стареат телата, па затоа умираме. А во соништата ни доаѓаат не само предците, туку и души од нашата генерација на постоење, па ни се отвораат светови во кои можеме многу повеќе од овде – таму дури успеваме и да летаме. Веројатно затоа и постарите генерации Македонци велеа дека кога човек спие, не треба да го будите, затоа што ако нагло се разбуди, постои опасност астралниот двојник да не се врати во овоземското тело, па ќе се случат компликации на нивоа од кои повеќето не можат да се спознаат само со двете очи. Па, затоа – да се разбудиме не само на сон, туку и на јаве. Веќе се препознаваме едни со други. Малку души останаа. Ретко чии очи спознаваат дека она што го гледаме всушност и не е така како што ни изгледа нам, па си дозволуваат да ѕирнат и со третото око, а кога се допрени од милоста на вечната вселенска љубов, прогледуваат и со окото на душата.

Историјата е сторија којашто покажува и докажува колку многу луѓе умреле за обични човечки цели и каузи, а колку малку живееле за доброто на целото човештво. Можеме да се прошетаме по патеката на животот без да обрнуваме внимание на светлината на душата, или пак, да се погледнеме во огледало и да прифатиме дека и глината може да се запече ако е доволно силна светлината, па да остане доволно компактна за да го пронајдеме патот до портата од Еденската Градина. Таму сè уште стои Небесното битие со огнениот меч и ја чува вратата на перцепцијата за да не ги уништиме дрвото на животот и дрвото на спознанието. Царството Небесно е овде – на Земјава, и ни е дадено за ја прифатиме смртта и да го крунисаме животот со круната на постоењето – љубовта. Љубовта е вечна, непроменлива и неуништива. Ако ја почитуваме неизбежната смрт, би можеле да го преродиме светлосното тело, па да почнеме вистински да живееме и во поретките густини на постоењето, а со тоа да внесеме светлоносна сила и во овој материјален свет. Да се љубиме еден со друг и да живееме за следните генерации, кои кога ќе погледнат назад во минатото, да се на јасно дека сè е тука –

иако немо, но присутно, дека времето е постојано сегашно и љубовта е единствената сила која што може да ни овозможи да го доживееме Светото Небесно Царство, во кое нема потчинети и поданици, а сите сме едно, заедно уште од одамна, уште пред да нѐ изгонат од Градината.

(2016)

## Од небесниот комитет на подземна Македонија

*„Смени ја формата за да се променат сенките.“*

Сè што гледаме се сенки, коишто ни се објавуваат во различни густини според одбивањето на светлината од предметот којшто сакаме да го видиме (мислиме дека го гледаме). Поимањето на светлината сè почесто се објавува преку сопствената суета на оној/онаа кој/а што се обидува да ја созерца, па така човекот ја трансформира во суетлина. Темнината е пределот на непознатото, на неразбирливото, она што и покрај сензациите од петте сетила, сепак не умееме да го видиме. Кога намерата (интенцијата, ниетот) доаѓа од она што навистина е светло – човечката душа, тогаш протокот на информациите е отворен од небо до земја и обратно, па темнината се објавува преку темето, и станува теменина. Несвесното делува преку потсвесни и канали коишто се наоѓаат на фрекфенции повисоки од нашата овоземска свест, па влијае врз она што колективно го разбираме како свесно, без разлика дали умееме да разбереме, сакаме да поверуваме, дозволуваме да е така, и слични профани човечки желби и посакувања. И самиот збор окултно носи значење на скриено и тајно, па така информациите коишто ни доаѓаат од окултните области на нашиот интерес, со себе носат светлина која понекогаш умее и да го проретчи мракот кој ни е наметнат поради колективната игнорантна состојба на свест во која што сме заробени.

Населението на Република Македонија бројно е многу помало од населението во скоро сите земји на овој континент. Четврт век постоење на независна Република Македонија е време коешто за повеќето е младо, во однос на старите држави во овој дел од светот . Што ѝ сторија на историјата, па светот заборави на вистината, а искривената сторија стана вистинитост која манипулира со колективната свест? Доколку погледнеме во пописните книги, тапу дефтерите и останатите извори на информации за населението на територијата на

денешна Република Македонија во последните векови, ќе разбереме дека пред векови, некои култури се произведувале во многу поголемо количество отколку денес, и покрај тоа што тогаш имало помалку народ, а денес имаме современи технологии со коишто можеме да работиме – нормално, ако можеме да си ги дозволиме. Не ни требаат обемни научни истражувања за да сфатиме дека постојат, туку за да научиме како да ги зачуваме и употребиме во полза на нас и нашите потомци огромните природни ресурси и благодети коишто ги имаме на нашата територија. Сите обиди за негирање, поинакво претставување, бришење, променување и било какво лажно манифестирање на историјата, ќе останат како спомен за нарачаните стории за нашето минато, доколку овозможиме барем дел од она што се крие под земјата, да ја види светлината на денот. Живееме на земја под којашто има таков слој на цивилизации, што дури е опасно да се зборува и пишува за дел од нив, камо ли да се истражува на начините кои денешната наука ги има определено како правилни. Можеби и треба да „дојде вистинскиот ден и ѕвездите да се наредат“, „да се почека додека би било сигурно за било какви активности за откривање на древната подземна Македонија“, „виша сила да реши и дел од нив да почнат да се отвораат сами“, или пак, треба само со чист ум и ниет да започнеме да веруваме на она што ни е дадено, па да пристапиме кон древноста од состојба во која од минатото би учеле како да се справиме со сегашноста и на кои начини да си обезбедиме достоинствена и мирна иднина.

Озрачени од телевизорите и паметните телефони, станавме толку паметни што забораваме на зраците што живот даваат, па симболите коишто ни се проектираат од таму, го потиснаа влијанието на симболите на природата. Симболите се јазикот на природата. Превезот, мајата, илузијата, ни оневозможуваат да ѕирнеме подлабоко во нивното знаење. Луѓето коишто ја љубат природата понекогаш и добиваат увиди во мистичната друга страна, но профаните и покрај трите очи, остануваат ќори, а четвртото –

окото на душата им се затвара пред убавината на постоењето. Затоа игнорирањето не е благослов. Она што навистина ни требало, отсекогаш ни било и сè уште ни е пред очите. Можеби понекогаш треба и да ни се бодне во очи, за да ни се избистри погледот. Оти вака, само зјапаме без да ѕиркаме и упорно ги менуваме местата на светлината и темнината. Симболите ја имаат моќта да ја откриваат и прикриваат Вистината. Секој знак има повеќеслојно значење, а некои симболи објавуваат толку многу нешта, само за да го скријат она што навистина го носат со себе. Така, симболите се езотерични и егзотерични истовремено, а некаде измеѓу е окултното, тајното, скриеното. Дали ќе поверуваме на знаците коишто ни се објавуваат, и ќе ги разграничиме суетлината и темената, зависи од самите нас.

Колку ли луѓе живееле на овие простори во илјадниците години пред нас? Колку гробови има под тлото кое го газиме? Какви градови, храмови, бунари имале нашите предци? Што е тоа што оневозможува да се отворат цивилизациските слоеви под нас и да почнеме да живееме вистински во сегашноста, а за тоа да ни помогне богатото минато? Човечката ДНК во себе ги носи спомените од минатото. Етерот се згуснува до такви нивоа, што неизбежно е влијанието на вештите вештачки вибрации, но и вишите силни манифестации на колективниот разум. Дали бевме доволно послушни пред природата, и ќе бидеме ли умни доколку ни се укаже можност да ѕирнеме во подземното езеро, огромната река Таен Рај, пештерите, тунелите, древните храмови, градови, бунари, ризниците, прастарите патишта…а гробовите да не ги скверниваме и да ги зачуваме во чест и спомен на сите оние коишто битисувале на овие простори.

(2015)

## Во почетокот беше Словото, и Словото беше во Бога, и Бог беше Словото

Молчењето било злато, велеа старите. Златото понекогаш може да ја предизвика човечката алчност, па да го разбуди и злото. Но, со истото можат да се направат и многу добрини. Веќе е кристално јасно дека добро/зло е различно од добро/лошо. Старите велеа и дека понекогаш има сè, а недостига само на попот капата. Се разбираме ли кога зборуваме, јасен ли ни е говорот? Го глаголиме ли она што навистина го мислиме и чувствуваме, или јазикот знае да е побрз од мозокот и понекогаш дури многу вешто ни ја ремети душата? Зборот знае да биде како нож, да може и да ни помогне, но и да убие. Освен мислите и чувствата, и зборовите имаат своја фрекфенција, која во комбинација со онаа на мислата и чувството создава вибрација секогаш кога говориме. Евреите сè уште практикуваат гематрија, а познато е дека и во нашата глаголица секоја буква има своја звучна вредност. Во современиот македонски јазик тоа е најзабележливо преку S, што е реминисценција на Sело / Sјало од глаголицата. Старите знаеја да кажат и дека нивните предци отсекогаш биле на овие простори, па дури и се шегуваа со муабетот дека сме биле „постари Евреи од Евреите". Дали и колку современиот Македонски јазик носи код од древните времиња, веројатно ќе покаже вибрацијата што зрачи во етерот кога зборуваме.

Иако дури и во денешниот наш јазик има сличности со прастариот санскрит, а и со она што го пишувале Македонците пред нашата ера , сведочиме дека сè повеќе се губат зборовите кои ги употребуваа нашите баби и дедовци пред само неколку децении. Многуте интернационализми, жаргони и сленгови, само ја потиснуваат убавината на македонскиот јазик, но сепак, сè уште различните дијалекти воодушевуваат со својата автентичност и итрина . Сè уште кога нешто треба да остане видливо само за мал број на луѓе, се комуницира преку кодови, меѓу редови, или толку

очебијно, што јасно го открива скриеното значење само за оној/онаа/оние за кој/која/кои е наменето, а за останатите слушатели и/ли читатели е само обичен муабет. Исто како и со знаењето, колку човек повеќе знае – толку повеќе не знае, е и со зборувањето – многу често кажаното на долго и широко може само да го уништи трансферот на вистината која тргнала да се пренесува, а нашите сетила ја прекршиле, па сенката од плотта го замрачила светлото на тоа што требало да засјае. Тајните говори, кодираните писма и криптираните пораки се карактеристика не само на тајните друштва и организации, туку и на Македонците кои живееле на овие простори. За да не зјапаме далеку во минатото, можеме да го земеме за пример тајниот говор на нашиот еснаф и писмата на Организацијата. Езотеричните кодови сè уште се присутни и забележливи, а јазикот ни останува единствено вистинско средство за израз на стварноста. Оти, уште во почетокот бил зборот. Па, додека преку зборувањето човек лесно може да избега од стварноста, поимањето и разбирањето на истата преку говорот може да ни ја зголеми свеста и да ни го разубави животот. Треба да сме БлагоДарни затоа што уште од почетокот сме БлагоСловени со Словото.

Комуникацијата, која и онака се случува и во димензии за коишто ние многу често и воопшто не сме свесни, може да биде поедноставена, засилена и олеснета ако се говори она што навистина е вистина е потребно и има милост во пораката којашто треба да се пренесе. Телепатијата, комуникацијата од далечина без помош на технологија, пренесувањето на пораки преку човечките битија сè уште се практикува низ целиот свет. Кога нивото на развој на човекот не е на ниво кое може да го употребува она што ни е дадено уште од почетоците на нашиот род, истото ни се пројавува преку навидум случајни проблесоци со кои контактираме со други луѓе без да сме физички заедно. Веројатно затоа во книгите од пред век – два пишува дека луѓето прво комуницирале без збор, а говорот им бил даден за да ко-креираат, односно создаваат. Можеле дури и да поместуваат

огромни карпи преку вибрација. Потоа, кога говорот зачестил, определени групи почнале да го користат за манипулација на мнозинството со магиската и окултна моќ на зборот. И сѐ така до кулата од Вавилон. Дури и Александар му забележувал на Аристотел за тоа што во лекциите и книгите Учителот пренесувал знаење на народот, иако тој велел дека пораките во неговите зборови се толку добро скриени, за сепак да можат да бидат разбрани само од оние кои се подготвени да го примат тајното знаење. И тајните друштва во своите ритуали имаат толку голема мистика, што секој следен ритуал и степен открива многу, само да го зголеми незнаењето и конфузноста, а Вистината во тајното учење останува само за малкумината кои се на врвот од хиерархијата. И во школите пред нашата ера, дури и кај Питагора, учениците давале завет на молчење, кој можел да трае и до седум години. Молчењето е присутно и во учењето на современите религии и се практикува од следбениците. Паметиме и примери кога им се сечел јазикот на оние коишто наводно ширеле ерес. Денес тоа се случува преку честата оневозможеност за слободно јавно искажување на одредено мнение. Бидејќи вистината е една и вечна, често и нема потреба од збор за да се долови нејзиното присуство.

Сведочиме и дека не секогаш вербалната комуникација го кажува она што навистина го мислиме и чувствуваме. Тишината знае да биде многу пријатна за човекот. Особено кога глаголиме со душата, па нема потреба од зборување затоа што сме свесни за она што милуваме да го проговориме во етерот. И ветерот може да прошепоти, ѕвездите да проговорат, а водата да ни каже дека сме исти. Вистина е дека кој има уши – ќе чуе, и кој има очи – ќе види. Затоа што и покрај сетилата, живееме заради душата која е од светлина, додека сѐ останато е од глина. О, душо – проглаголи ми нешто повеќе за убавината на постоењево!

(2016)

## Силата на сотворението

Манифестирањето на колективната свест и несвест во секојдневието на човекот, и покрај кратките проблесоци и мигови на созерцание, на подолг период може да доведе и до последици кои за некои можат и да се непријатни во текот на денот, а и ноќта. Влијанието на пониските густини на постоење често знае и да прелаже, па она што доаѓа од животинскиот дел од нас, да си го претставуваме како надсвест, додека нѐ работи од глава до пети и ги пројавува и најниските и скриени страсти и желби, а за човека тоа знае и да личи на делување на супер свесноста на неговиот ум. Откако ќе помине подолг период на вакви преноси на информации од несвесното во свесното пространство на нашиот мозок, па ќе се препознаат физичките пројави на последиците од подотварањето на сите сетила, доаѓа период во кој имаме право и можност да избираме помеѓу онаа и оваа страна. Ако имаме во предвид дека и двете се едно, нема да ни е сеедно тоа што времето е спираловидно, а не линеарно и би требало да пристапиме кон следната етапа на начин кој ќе ни овозможи да станеме почовечни.

И покрај затвореноста во навидум модерниот свет и општество, веќе се многубројни човечките души кои на свој, сопствен начин го почувствувале присуството на еден друг свет, кој е отворен за нас во секое време. Увидувањето на неизмерната убавина на она што за луѓето сѐ уште е друга страна од постоењето, предизвикува благопријатни промени во свеста на човекот и неговото поимање на стварноста. Спознавајќи ја вечната тага на универзумот, неизбежната смрт и вонвременската вредност на секој миг, порано или подоцна, сакале ние или не, си наоѓа начин да ни повлијае на самите нас, а со тоа и на најблиските. Човечноста во човечкиот род, иако често занемарувана, останува светол мотив во суровото секојдневие. И покрај сите од човек створени препреки за олеснување на битисувањето на народот, самите луѓе си наоѓаат начини за поминување на

времето, па така миговите на мир и спокој носат сила за понатамошните борби со неколкуте нивоа на превези преку кои полека, но сигурно – прогледуваме.

Ѕиркањето во длабокото море на свеста може да нѐ казни, се додека не почнеме да гледаме во огледалото. Штом очите се огледало на душата, погледнувањето во сопственото внатрешно око може да направи и огледалото да исчезне, па да се отвори и скриеното – четврто, окото на душата. Душата е поголема од целата вселена. Всадувањето на шаблони кои ја надминуваат дуалноста на нашето спознавање на постоењето, генерациски би можело да предизвика разбистрување на мракот на суетлината од заедничката суета и доаѓање на јасно утро во човечката еволуција. Зора која ќе го обзнани постоењето на вистинскиот дом на суштествата наречени луѓе. Една свеќа може да го разбистри и најголемиот мрак, а едно облаче да го затемни целото небо. Сенките на ниските слоеви од густините во кои нашите материјални тела живеат се тука само за да ја увидиме светлината на она што не е опипливо, а е дел од нас – нашите души. Следното ниво од еволутивниот развој на целото човештво, сакале ние или не – зависи од сите живи луѓе на планетата. Благословот да се живее на земја, каде човечкиот род постоел илјадници години, предизвикува искушенија со кои мора да се соочиме. Воочувањето на сопствената моќ за спознавање на стварноста е благодет со кој треба да се носиме. Влијанието на останатите примероци од човечкиот род – по богомилски, со знаците на глуждовите на рацете. Нека силата на сотворението си го стори своето.

(2016)

## На крилјата на Змејот

## (нека има Светлина)

*„Преку разум не ме гледај, в срце погледни, со срце провери...“*

Спознавањето на реалноста во и околу нас, како и на енергијата и биополето на другите луѓе кои ги чувствуваме преку разговор, допир, присуство, мисла, емоција и слично, во огромна мера зависи од состојбата во којашто се наоѓаме, на сите нивоа, особено состојбата на душевен мир. Ако со двете очи само ѕиркаме во она што го гледа третото, а четвртото е окото на душата, која не смее да се меша таму каде што не и е место, ако преку допирот не секогаш ја чувствуваме и внатрешната светлина на другото битие, ако слушаме ама не сме чуле доволно, ако зјапаме наместо да гледаме, џабе. Оти, различно е гледањето со очите од созерцувањето преку допир, се разликуваат од гледањето во огледалото на сенки и светлина, и се разликуваат од гледањето со срцето. Научниците и докторите велат, имало посебно делче во човековото срце кое постојано исфрла нешто што на електричните сензори се гледа како искра. Постои катче во секое човечко срце каде што е напишана тајната книга. Страниците се прелистуваат преку разумот и престојот во состојба на мир и чистина, се гледаат со двете очи, се чувствуваат преку природата, и џабе се говорат на глас, ако не се запаметуваат со срцето. Доколку една вазна е скршена па залепена, и изгледа и поубаво от претходно, дали не секое погледнување на истата преку очите на оној/онаа кој/а ја скршил/а вазната, нема да е само реминисценција на кршењето? Ако една чешма е разурната, а каналот со вода заматен, кој ќе пие од таа вода? Дури и прастарите камења присутни околу нас, со меморија од илјадници години, не смеат да се скршат. Штом од мал дел на неговото пулсирачко постоење постојано исфрла искри, може ли да се скрши додека чука, воопшто? Тик – так. Тоа не е земјотрес, туку срцата ни чукаат.

АЕИОУ

Р. Ра, ре, ри, ро, ру.

Постои место каде што талкаат душите коишто немаат мир. Натежнати од товарот на сопствената тага, чекаат шанса да ги поправат работите. Понекогаш гавран им го покажува патот. Оти, понекогаш љубовта е посилна од смртта.

*Смртта со смрт ја победи.*

Заедно срамежливо потсетува на за едно, што и те како навраќа на градината од Еден и постоењето на фрекфенција на единство, еднаквост, и слобода на повеќе нивоа од денешните. Поврзувањето на телото со останати тела, без да се зема во предвид фрекфенциската адекватност на истите, кај инволвираните може да предизвика последици на долгорочен период, кои би имале влијание на целокупното постоење на истите во иднина. Вербалната комуникација ја носи силата на зборот, односно думата. Словото е од почетокот, а трансферот на енергија при гласно говорење влијае и на етерот наоколу. Комуницирањето преку слики, симболи и параферналии ги интригира нашите умови. Колективното поимање на егрегорите е ограничено од истите, несвесното такуѓере. Во секој хаос постои скриен ред. Секој ред е едноставен. Едноставноста е став на едно, од едно поставена. Застанувањето пред огледалото простум, со прост ум, дава одраз којшто доцни дел од времето потребно за да нашите очи го спознаат. Темето може и да ја победи темнината, а суетата да исчезне од сјајот на светлината. Времето не е линеарно, туку спираловидно. Златниот пресек е насекаде околу и во секој од нас. Нека биде Светлина.

(2015)

# ЛОЗА
## (ред во хаосот)

*Она што било, пак ќе биде, и она што се правело, пак ќе се прави – нема ништо ново под Сонцето…*

Во дневниот печат како да исчезна просторот за содржините коишто можете да ги прочитате тука, на www.loza.mk. Повеќето од порталите се преполни со нисковибрантна пропаганда, евтина политика, црна хроника и голотија. За издавање на книги и списанија се потребни сериозни финансии, и уште труд за продукција, промоција, продажба, различен од вложениот во пишувањето. Интернетот засега се покажа како одлична алатка за начелно промовирање на ЛОЗА – модерен книжевен проект, заснован врз начелата и правилата на Лозарите од пред век и кусур.

Обработката на книгите, весниците, списанијата, електронските записи од интернет, објавувањето на истите, како и администрирањето на целата активност го прави еден човек. На страницата се собрани и голем дел написи објавени од печатените медиуми, како и прилози и документарни филмови од телевизиите. Согледувајќи како отсуството на т.н. интернет писменост е сè повидливо, присуството на профили од институции, луѓе и организации во една мрежа која е далеку од официјален простор за информирање, како и ангажирањето на десетици луѓе за истото, се појави потреба за постојано објавување на содржини коишто нема да влијаат деструктивно врз читателите. Во корист на каузата за која македонскиот народ се бори со векови. Сфатете го како еден вид интелектуален отпор кон сивилото на понудените информации на дневно ниво. Кога е неопходно, за посериозни IT- интервенции безрезервно помагаат неколку пријатели . Сè уште постојат луѓе кои наместо стикери на паметните телефони, си разменуваат книги и информации. Ретки се оние коишто можат да спознаат дека таканаречената цивилизација во нејзината денешна форма е пред исчезнување. Делувањето

на начини различни од колективните мејнстрим норми е сѐ попотребно, а поставувањето на општествените стандарди според идеалите на древните сонувачи е неопходно.

Термините *сајбер – монаси* и *сајбер – панкери* би биле посоодветно објаснување за тоа како функционира ЛОЗА. Во меѓувреме, аналитичките податоци покажуваат дека она коешто е пуштено во етер стига до читатели од многу различни земји во светот. Дел од нив е македонската и балканската дијаспора , но има и сѐ повеќе луѓе од други култури кои се запознаваат со нашата Македонија преку најсовремениот медиум – интернетот.

Ние немаме проблем со системот, туку системот има проблем со нас. Веќе не станува збор за поединецот, туку за целата генерација живи луѓе коишто го живеат кошмарот наметнат од „повисоките од надвор“, „модерната буржоазија“, неграмотните опортунисти и покондираните тикви. Оние коишто ја уживаат удобноста на веќе застарениот начин на живеење и управување (само тие си знаат дали спијат мирно) се првите кои се противат на воведувањето на новиот поредок – нов ред, заснован на принципи и начела, според кои се живеело уште пред неколку милениуми. Древниот кодекс е спас за уништеното човечко достоинство во новиот век. А, малкуте коишто искрено се надеваат дека новиот ред и поредок би можел да им го осветли секојдневието и да им овозможи мирен и достоинствен живот , сѐ уште се плашат да се одделат од стадото, па така остануваат само дел од карпата, необликувани камења коишто не можат да се користат ни за потпора, камо ли за градење. Секоја чест на ретките исклучоци. Годината е 2015-та, а лажната еволуција предизвика деволуирање на сѐ што е човечко, вистинско и исконско.

Материјалните удобства, месечните примања и заштедите сѐ почесто кај луѓето се поим за слобода. Но, дали сопственоста на материјалното ослободува или заробува? До

пред помалку од еден век, ендопите – локалното население функционирало преку размена, додека парите се чувале за нешта кои биле тешко достапни. Денес повеќето се заробени од цифрите на сметките, хартиените пари и предметите како симбол за некаков си општествен статус. Луѓето почнаа да покажуваат со прст кон секој што е различен од нив, особено кон оние кои што „им биле чудни“, „ги носеле во вечна“, па затоа не можеле да ги разберат (или не сакаат ни да се обидат). Но, забораваат на она старинското – дека кон ѕвездите на небото не смее да се покажува со прст, а нема ни кој да ги потсети дека истото важи и за живите луѓе. Истовремено, гледаме како се протежираат и промовираат луѓе кои со својата појава, говор и гестикулации само го отежнуваат секојдневието на обичните Македонци. Сведочиме за недостаток на морални и општествени вредности, а и за недостигот на личности коишто преку сопствен пример би покажале на останатите дека е дојдено времето кога повторно треба да се обидеме да сме луѓе, современа цивилизација во вистинската смисла на зборот. Спознавањето и соочувањето со сопствените сенки е тешко, понекогаш и многу болно, но со доволно посветеност и решителност, тоа огледување во сопствениот мрак носи една Светлина, којашто е и те како различна од суетлината, односно суетата и гордоста, кои во последно време заземаат сè поголем дел во современиот речник. Мирот и стабилноста на колективно ниво зависат од поединечното делување на секој од нас, и секако – од чистината на одразот од огледалото во сите нас.

Ништожник е оној, којшто има поголем пријател од татковината. Какви се граѓаните, таква ќе ни е и државата. Читајте ја ЛОЗА!

(2015)

## Еден разговор од редакцијата на Ложа

Тајните друштва и организации се јавни, а имаат тајни ритуали (од коишто повеќето се објавени, но книгите се дебели за да ги читате). Она што е навистина тајно е работата на партиските комитети, таму се случиле многу обиди за решавање на човечки судбини. Не за џабе во „старо време" имало совет на старци кој одлучувал за општеството, па сѐ функционирало многу понормално и поприродно отколку сега. Меритократијата е…

Чиракот: Дали оние кои нѐ владеат во последните 25 години се тие кои ги гледаме на телевизија и по митинзи, или нешто друго се случува во позадина?

Мајсторот: Како посветен во нашата древна организација, веќе треба да ти е добро познато дека ништо не е онака како што изгледа.

Чиракот: Значи, некој друг владее од длабока сенка?

Мајсторот: Од сенка или од кајшто Сонцето гори, ќе дознаеш кога ќе треба.

Чиракот: Па, и двете најголеми партии се со помешано членство, далеку се и од социјалдемократија и од демохристијанство. Да разберам дека богаташите и во двата табора владеат со кукленилов театар?

Мајсторот: И од сиромашниот има посиромашни, и од богатите има побогати.

Чиракот: Аха, значи неколкумина најбогати ги владеат оние шо се експонираат како богаташи?

Мајсторот: Така, а и тие неколкумина се владеени од сенка.

Чиракот: Длабок заговор?

Мајсторот: Не, туку ред во хаосот.

Чиракот: Да разберам дека власта никогаш нема да е во рацете на народот?

Мајсторот: (насмевка) Народот е аморфна маса која ретко гледа зад превезот, а често е соблазнета од умилкувањето на двата табора. Луѓето заборавaат дека некои од денешните видни претставници порано биле на спротивната страна. Човек ретко се осмелува да си верува на сопствената перцепција, па затоа го водат како говедо на кланица.

Чиракот: Чаре?

Мајсторот: Какви се граѓаните, таква ќе е и државата. За да се ослободи, човек прво мора да го покаже она што го умее и знае, па да побара соодветен третман за нивото до кое што дошол.

Чиракот: Стравот е присутен повеќе од било кога. Да разберам дека луѓето треба да си ја побараат слободата?

Мајсторот: Прво треба да се свесни за она што умеат да го сработат, па да си побараат плата која одговара на задачите кои ги вршат и вложениот труд. Едни зимаат кредити и ги отплаќаат со децении, а други ограбуваат и за тоа или никогаш не одговараат или се казнети со само неколкугодишен затвор. Има разлика.

Чиракот: И да почнат да си ги бараат своите права, пак некој кој ни го виделе ни слушнале ќе ги владее оние најбогатите, кои владеат со богаташите што ги раководат политичките буџети…

Мајсторот: Визионерите и чуварите на бериќетот никогаш нема да тргнат против сопствениот народ, за разлика од оние кои материјалното го сметаат за моќ. Силата на тој мал круг на луѓе не доаѓа од материјалното богатство на оние кои им

ги исполнуваат задачите, туку од духовната моќ и проширувањето на свеста кај луѓето. Напротив, ако народот покаже дека сака слобода, ние ќе му го отвориме патот кон совршенството…

(2016)

## Тајните друштва и јавното мислење
## (текст од еден слободен Змеј)

Од што нè одвлекуваат медиумите, што би можеле да научиме ако читаме историја, различна од таа којашто се учи во образовните институции и бараме информации од други извори, наместо насила наметнатите привидно важни вести од средствата за масовно информирање? Јасно е дека кога две страни се расправаат, третата користи. Доколку ова го аплицираме на една држава или целата планета, ќе се увериме дека, всушност, е потполно точно. На пример, банките коишто овозможуваат заеми на завојувани страни, имаат најголем интерес за војната да не заврши особено брзо. Луѓето коишто не се заинтересирани за древното знаење и прифаќаат само информации што ни се предложени од официјалните институции, не умеат да видат никаква поврзаност помеѓу нештата коишто ни се случуваат пред очи. А за нешто да се скрие, најдобро се прикрива кога се наоѓа насекаде околу нас. Или за да се оттргне вниманието на широките маси од определена ситуација, дејствување, цел или енергија, најлесно е истите да се уверат дека тоа коешто треба да биде прикриено, всушност не постои.

Револуциите по целиот свет се управувани од тајните друштва. Комунистичките идеали и Октомвриската револуција се дел од светскиот план за разделување на планетата. Востанијата против овие системи најчесто се задушувани во крв. Малкумина можат да спознаат дека сè што направил Карл Маркс, всушност е модернизирање и кодифицирање на истите револуционерни планови и принципи коишто претходно се напишани од Адам Вајсхаупт. Наводното згаснување на неговото тајно друштво и ден денес е сомнително, со оглед на тоа што учењата на истото одиграле голема улога во ослободувањето од монархиите, а денешната ситуација само потврдува дека целите и задачите поставени пред неколку векови се на добар пат кон нивното конечно остварување. Во канџите на светскиот заговор паѓа

држава по држава, и тоа ќе продолжи сè додека не се оствари владеењето на определени структури врз целата земја. Загадочните слободни ѕидари, наречени масони, се наоѓаат насекаде по планетата. По осамостојувањето кај нас се регистрирани масонски ложи, кои официјално се занимаваат со дејности кои имаат за цел да помогнат на општеството во целина. Голем број политичари, бизнисмени, уметници, лекари, писатели, судии, адвокати, трговци, професори, членуваат во масонски ложи или парамасонски организации. Но, и помеѓу нив постојат недоразбирања, па така официјално постојат две големи масонски ложи, неофицијално уште неколку, а јавноста не е запозната со бројот на големите ложи на парамасонските организации. Уште од дамнина, членувањето во масонските ложи било дозволено само за мажи, но откако жените добиваат еднакви граѓански права, и тие можат да бидат дел од овие структури и организации. Соочени со разделбите, борбите за превласт и влијанијата на личното его и суета на голем број од посветените, имаме за право да се надеваме дека организациите во коишто членуваат и дами, можат повеќе да помогнат на општеството, отколку оние во коишто членството се состои само од припадници на машкиот пол. Затоа што, со својата развиена десна хемисфера, жените и те како можат да повлијаат за подобра иднина на целото општество, а и да донесат ред онаму каде што мажите не умеат. Бидејќи во секој хаос постои скриен ред.

Тајните друштва се господарите на развојот на цивилизацијата. Нивната улога во формирање на општествата е повеќе од очигледна. Дури и најмоќните држави во светот се управувани од елити во сенка. Од јавноста се прикриени зад платформи што ветуваат благодети за луѓето, единство на нацијата, проповедаат верност, преданост и политичка независност. Или накратко – национализам смешан со мајата на популизмот. Во историјата на човештвото постојат повеќе примери за лидери коишто ги усвитиле главите на луѓето, ветувајќи какви ли не удобства и благодети, за подоцна да

овозможат смрт дури и на повеќе од оние кои што ги излажале. Тајните друштва многу често инвестираат во политички интриганти, коишто се лесни за управување. Ленин, Троцки, Хитлер, Пиноче и многу други примери, се продукт на финансирањето на тајните друштва. Таквите лидери се одгледувани, учени и советувани од мали затворени кругови на масони и илуминати. Денес светот не е многу поразличен од минатите векови, и иако се менуваат технологиите, инструментите за контрола на масите се истите. Малкумина ќе се сетат дека во 1939 година, министерот за пропаганда на Третиот Рајх дава наредба да се промени фрекфенцијата на тонот Ла. И покрај негодувањата на илјадници музичари од тоа време, фрекфенцијата на овој тон е променета од 432 на 440 херци, па така влијанието на Гебелс нè прогонува до ден денес, оневозможувајќи да се зачува вибрацијата и хармонијата на вселената. Или овозможувајќи на оние коишто се свесни за истото, зависи од гледната точка. Многумина од денешните владетели, кои упорно тврдат дека се испратени од Бога, а всушност се само дел од куклениот театар на политиката, мислат дека Гебелс е татко на пропагандата, не обрнувајќи внимание (незаинтересираноста кон делувањето на значајните личности од човечката историја е разбирлива кога станува збор за луѓе од ваков калибар) на Едвард Бернејс и неговата книга – Пропаганда. Таму убаво пишува од кога за првпат се користи овој збор, кој денес најчесто се поврзува со секакви различни значења, а најретко со вистинското.

Терминот Нов Светски Поредок јавно е користен од сите американски претседатели, од Никсон па наваму. Според голем број на автори коишто пишувале во минатите векови, но и според наши современици, милијарди луѓе на планетата живеат во илузија, а пред нашите очи политичарите свесно или несвесно го остваруваат големиот план за светско владеење. Уште од најдревни времиња, тајните друштва ги користат владетелите, денес политичари, за да управуваат со планетата. Денес, на почетокот на 21 век, стратегијата стига

до својот крај, и следната цел на новиот светски поредок е централизација на власта, загушување на секаква критика кон системот и продажба на сè што може да се дефинира како продукт. За жал или среќа, времето ќе покаже, терминот нов светски поредок денес најчесто се разбира како нешто што започнало од скоро, а повеќемина не умеат да спознаат дека начелно новиот поредок започнал уште пред неколку векови. Примерите во историјата, којашто не можете да ја прочитате доколку сте ограничени од она што е овозможено во образовните институции, јасно говорат за случаи во човечката историја кога бил воспоставуван нов поредок, нов ред.

Дали и колку е опасно слободно да се говори за слободното ѕидарство? Каква тајна организација е тоа, кога во САД храмовите се отворени за посетители? На нашите простори да се претставуваш како масон е повеќе параван за полесно комуницирање во високите кругови, тврдат слободни ѕидари коишто се наши современици. На Балканот постојат најмногу масони на 33-та степен по глава на човек, што е доволен податок за сериозноста и причината за членството на голем број од посветените во ложите. Борбата за материјална превласт е присутна и во овие организации, и личните суети оневозможуваат истите да дојдат до позиција од која би поттикнале промени на подобро за сите граѓани. Во старите демократии е сосема нормално јавното делување на овие друштва, но во нашата млада држава сè уште постои неверување и игнорирање, дури и на постоењето на истите. Дали современата масонерија претставува средство за влијание врз политиката? Критичарите на оваа конспиративна теорија тврдат дека во масонското учење нема ништо таинствено. Масоните кријат древни знаења, коишто не се достапни за останатиот дел од човештвото. Уште во 19 век во некои весници и книги пишува дека масоните се поклонуваат пред мрачни и злобни ентитети. На многу места може да се прочитаат различни толкувања за прстенот на Алберт Пајк. Голем број од критичарите често знаат да

посочат дека овие организации преку нивните највисоки редови се повлијаени од злобни цели и намери. Но, до колку е тоа точно, знаат само посветените во највисоките нивоа, затоа што почетниците најчесто и не умеат да ја видат големата слика на делувањето на друштвата во кои членуваат. Ритуалите на тајните друштва се опишани во книги, кои денес се достапни и за широката јавност. Но, знаците за препознавање, тајните зборови и сигнали остануваат тајна за непосветените во овие древни учења. Носењето на беџови и прстени насекаде, за да се истакне членството во определена структура, е одлика на оние коишто парадираат со нивното членство, а искрените и чесните припадници на тајни друштва секогаш внимаваат каде и на каков начин го споменуваат учењето во кое се посветени, а парафернaлиите ги користат само и само онаму каде што има потреба од тоа.

Дури и поимот Илуминати во средствата за масовно информирање е изместен од вистинското значење, па наместо да ги читаат извештаите на Римскиот Клуб, голем број од заинтересираните за овие теми претпочитаат да гледаат видеа на интернет и да читаат мали статии со сомнителна содржина, достапни на огромниот број блогови, портали и сајтови. Вниманието од опасните настани, случувања и содржини, најлесно се одвлекува доколку истите ни се апла пред очи, па иако се очебијни, се зголемува неумешноста да се спознаат и видат во вистинското светло. Симболите се насекаде околу нас, ни бодат во очи, а ретко кој умее да сфати дека тие истовремено се езотерични и егзотерични. Накратко – обзнануваат повеќе значења, само за да го прикријат вистинското, кое, сепак, работи во полза на малиот број живи луѓе коишто со своето постоење придонесуваат за подобра иднина на целото човештво. Игнорирањето не е благослов, средствата за масовно информирање ни прскаат црн металик спреј врз третото око, при три очи, сепак, повеќето се ќори, а продолжува недовербата кон четвртото – окото на душата. Борбата за нашите умови, тела и души се случува секојдневно, и покрај нашето игнорирање на истата. Поганоста на умот и

телото и гнасењето на истите се секојдневна одлика на човечкиот род. Она што до некаде останува чисто е душата на човекот. А таа не смее да се меша онаму каде што не и е место.

Многумина од луѓето на новиот век немаат поим за темната страна на месечината и за ерупциите на сонцето, а самата светлина за „модерните“ претставува она што доаѓа од светилките, светлечките реклами, халогенки, билборди и слично. Уште пред векови, Леонардо да Винчи пишувал за различните видови на сенки , и за тоа како сè што гледаме, всушност е игра на светлина и сенки, а предметите ги гледаме поради начинот на којшто светлината се одбива од нив, што зависи од густината на истите. Густата материјалност на овој свет многу добро е опишана и во учењето на Богомилите. Исак Њутн успеал да покаже и докаже дека светлината всушност е спектар од бои, што може да се види преку неговата призма. Начинот на кој го гледаме светот е повлијаен од колективната свест, но сепак, потсвеста упорно се труди да ни покаже дека виножитото всушност е во окото, а не на небото. Старите легенди говорат за богатството кое се наоѓа на краевите од виножитото, што укажува дека, всушност, богатството е во секој од нас, а тоа е светлината којашто нè одржува во мракот на секојдневното битисување. Во почетокот беше мртвата точка, а првичност беа само силата на создавањето и силата на разрушувањето.

(2015)

## Поздрав од Дамјан Овчеполски

Сите сме еднакви, ама не сме сите исти. Личниот пристап кон вечната убавина на она што го нарекуваме живот не прави различни. Еднакви сме затоа што организмите ни се со ист состав, иако ние и за нашите тела не знаеме нешто особено многу, па често дури и реакциите на сопствениот организам можат да ни изгледаат туѓи. Се додека нема да се спознаеме себе си ќе биде така, а и ќе сме различни од она што ни е дадено да го изживееме како потенцијал. Денешната цивилизација покажа и докажа дека иако умее, не сака да напредува во правец кој што би го олеснил постоењето на целиот жив организам – планетата Земја. Наместо тоа, во нешто повеќе од половина век, човештвото се размножи неколкукратно, а технологиите кои што се пуштаат за масовна употреба, нивото на квалитет и морални вредности во средствата за јавно информирање, начинот на управувањето со државниот апарат и трудот на населението, научните парадигми и ограничени погледи кон спознавањето на природата, потврдија дека иако многу добро знаеме да деволуираме, тешко ни е да еволуираме. Веројатно затоа што вака ни е удобно, м? Можеби затоа што и покрај тоа што знаеме дека со редовното користење на „паметните“ уреди си влијаеме штетно на нашите организми, на интернет повеќе зјапаме отколку што читаме, во секојдневието се одродивме и одчовечивме, заборавивме на небото и земјата, не опседна егзистенцијалниот страв и не научија дека парите го вртат светот? Можеби, ама и не е баш така, ѕе!

Заспани во таа „удобност“, можеме и да умреме – не со тело, туку со ум и дух. Човечкиот мозок, поделен на две хемисфери, има постојана потреба од активности кои што ќе го одржуваат во живот. Човечкиот дух има нужда од мир и

спокој за да му овозможи на телото да се исцелува. Парите можат да купат материјални удобства, но не можат да купат мир. „Пара красе, пара гнасе“. Истовремено, духовното може да го стабилизира материјалното. Дух без материја не бива, и обратно. Поминува и втората деценија од она што го нарекуваме нов милениум, а…

(2016)

## Нека се трупа к’смет и бериќет

И ден денес во Овче Поле, а и низ цела Македонија и пошироко, се празнува празникот посветен на светецот Трифун, според едниот календар на 1 февруари, а според другиот на 14 февруари секоја година. Во житието на овој светец не се среќава никакво споменување на лоза, грозд, вино. Сепак, приказната за неговиот живот можеби може да им послужи на луѓето кои пронаоѓаат наравоученија во тие записи од минатото. И покрај тоа, нашиот народ од памтивек на овој празник го прави првото ритуално закројување на лозата, кога се прави и леб, баница или погача која се јаде на лозјето додека се пие вино за бериќет. Во различните краишта во кои живеат Македонците адетите малку се разликуваат, но основата е иста – вовед во првите активности на лозјето во пресрет на пролетта која надоаѓа. Слични се и адетите кај соседните народи. Заедно со Прочка, овој празник ги поврзува зимските со пролетните празници. Од тука започнува повикувањето на убавата енергија на пролетта, насекаде се празнува со голема радост, а на ручек на лозјето се повикуваат и случајните минувачи. Не за џабе старите велеа – „на Трипун се трупа!“. Традициите се живи и во сите земји наоколу, во црковната литература од 10 до 13 век се наоѓаат мноштво текстови и молитви на свети Трифун за благослов на земјата и лозата, а најчесто тој е претставен со крст во десната и срп во левата рака, а подоцна и со ковчеже во кое има иљачи – како тоа на бесребрениците, или пак лозова гранка. Од овој ден па натаму започнува редовното кроење на лозјата, како почеток на работите во пресрет на пролетта. Истото и те како потсетува на периодот во кој започнуваат подготовките за древниот македонски празник Ксантика. За арно и убаво, за среќна и бериќетна Македонија! (2017)

## При три очи, ќори

Мед и ум. Медиум. Прифаќајќи ги странските, туѓи зборови и изрази, однесувајќи се како тоа да е нешто сосема нормално, полека но сигурно претрпевме рекодирање на нашиот код, а доколку продолжиме во ова темпо, со сигурност на колективно ниво ќе ја изгубиме светлината која што ни е дадена од Словото. Штом глаголиме, значи постоиме. Во речникот на македонски зборови, изразот медиум е опишан со три значења. Како нешто што значи средина, како средство за масовна комуникација и како опис на лице кое „контактира" со некој друг свет, димензија, различни од нашите. Весниците одамна ја загубија убавината, ако пред децении од секој крај од Републиката доаѓале редовни новинарски извештаи, сега печатените весници најчесто се преполни со нисковибрантна политика и информации кои немаат ништо општо со она што треба да го зачуваме – нашиот генетски код. На радио сеуште можат да се слушнат убави емисии. Ретки, но квалитетни. На телевизија, различни програми. Не програмираат како сакаат и како ќе им текне. И се тоа заради грижата кон граѓаните! Дали македонските „медиуми" се однесуваат како војска на егрегорите и наместо мед, ни прскаат црн металик спреј врз третото око?

(2017)

Болеста на старата курва политика и двата столба на лагата

„Народот да не седел дома пред телевизор и да чекал дека некој друг ќе му ја заврши работата...“ Аман! Голем дел од народот, сакал нејќел, седи дома без работа. На какви тоа барикади упорно не повикуваат, Македонци? Со кој ак’л? Очигледно не при баш чиста свест, а ни совест. Следел „мирен и брз трансфер на власта“, рече другиот столб на лагата и остана жив, пак. Колку ли тие сакаат да владеат? Која ли е таа сила што ги тера да ни ги матат умот и разумот, измачуваат телата и прават обиди за да ни ги купат душите? За Македонија или за пусти пари?

За ова ли се бореле нашите предци? За ова ли Републиката стана држава во 1991 година? За тоа ли го лажете народот скоро три децении дека највисока форма на демократијата биле изборите, а истовремено од кај не смеете да направите попис, туку и ниту еден мандат не ги испочитувавте граѓаните до крај, па организиравте предвремени избори? Предвремена ви е целата агенда, и очигледно – пометнавте! Со тие пусти пари за избори до сега ќе се направеа откупни центри за зеленчук и овошје во источна Македонија, на пример. Ооо, демонкрати. Со тие милиони за најмногу бронза на метар квадратен, од кај не нè внесовте барем во Гинис, та и нема книги за бронзените ликови од историјата. Истовремено, во државата се создаде своевидна каста на граѓани од прв ред, дел од која се и двата столба на лагата. Македонија не се само вашите структури, тајни служби, здруженија, партии и прочие, Македонија е и те како поширок поим од она што вие сакате да го претставите. Па така, едните сакаат да се на местото на другите, и обратно

– дали затоа што се исти? Дали затоа што и едните и другите уште не можат да сфатат дека најстарата курва – политиката, веќе е болна? А макроата секако не ги бива…

Сите тие „народни избраници“ во Собранието (посребрено, позлатено, во форма на петтоаголник, со чуда, бесови, со сѐ) заедно со управниците на локалните самоуправи – градоначалниците земаат плата која е скоро три пати колку просечната плата во РМ. А знаеме дека и таа „просечна“ плата не ја добиваат многу од нашите луѓе. Па, дали дојде времето кога сите тие кои претендираат да ја водат државата треба да добиваат просечна плата? Или пак, оти секако не ги бива, дојде времето кога лажните политичари треба да се тргнат од местата каде што ги држат структури кои се невидливи за обичниот народ, па на нивно место да дојдат вистински луѓе од народот? Затоа што, покажаа и докажаа дека не се грижат за нашиот род, па само народот може да си го спаси она што остана од Македонија. А оние другите, двата столба на лагата – покажаа и докажаа дека ниту знаат, ниту можат, ниту пак смееме да се надеваме дека ќе го сменат начинот на управување со нашата држава.

Со очи широко отворени, недоверба и чудење ги гледам и слушам двата столба на лагата како слободно го споменуваат зборот – војна. Веќе не им се чудам зошто со таква леснотија го повикуваат народот на улица повеќе од пет години. Ми текна – затоа што никогаш не биле на таа улица! Затоа што го немаат поминато животниот пат на Македонците – со борба, пот, солзи и крв до егзистенција. Затоа што се два столба на лагата која ни ја мати водата. Истовремено – највисоко поставените во АРМ ни да зборнат барем некој смирувачки збор за повиците за војна. За оние пак од МАНУ, немам коментар. Секоја чест на исклучоците. Сполај им на

родољубите кои сеуште ги чуваат лабавите столбови на лажниот мир. Не секогаш отсуството на војна значи присуство на мир!

Следејќи ги „македонските“ „медиуми“ и нивното „известување“ за „политичката криза“ во „државата“, која трае и трае, разбравме дека сите тие „медиуми“ – комплет, без исклучок, се дел од двата столба на лагата. Па така, на еден од најстарите народи во светот, кој е благословен со словото, му се репрограмира кодот за да заборави КОЈ Е и да потклекне на лагите од двата столба на илузијата која упорно не држи заробени во прангите на материјалното ропство.

Станете, Македонци! Прво станете од мракот во која не втурнаа двата столба на лагата. Светлината на Сонцето нѐ потсетува дека силата која што ја има Македонија е постара и неспоредливо посилна од онаа која ја генерираа и акумулираа егрегорите кои ни го матат умот, мачат телата и сакаат да ни ги купат душите. Доколку сметате дека треба да излезете на улица, за кое што го имате целосното право, излезете – но прво видете дали перјаниците на двата столба на лагата се таму со нивните најблиски или чекаат на „сигурно“ за да видат што ќе направи НАРОДОТ. Никој не го посакува најлошото и затоа да станеме од мракот во кој не држи политиката и да си го спасиме она што остана од Македонија. Доаѓа пролетта, ксантика, македонската нова година, а со тоа и новото сонце на слободата. Долга е борбата, и ако успееме да издржиме во исполнување на аманетот од старите – од ново ќе ги зацврстиме разнишаните темели на Републиката. За да го доградиме храмот на нашите предци, за да имаат децата на Македонија каде да живеат, за мир, спокој и љубов во Македонија. За слободна, суверена, самостојна и независна Република Македонија! (2017)

ЛОЗА: со закон да се заштитат Македонските бранители!

Шеснаесетта година по војната во почетокот на овој милениум. 16 години променета Македонија. 16 години семејства во црнило. За кого? За Македонија!

Република Македонија под итно треба да ги заштити бранителите од 2001 година и нивните семејства.

Редовна парична помош, бесплатно здравство, бесплатно образование и можност за вработување за сите деца на загинатите бранители.

Вработувања и пензии за сите бранители.

Бесплатно здравство, образование, јавен превоз, административни услуги, за сите бранители од 2001 година.

Организација на свеченост со која ќе се укаже почит на нашите воини, каде треба да се доделат барем благодарници на секој кој што на било каков начин бил дел од АРМ и МВР во одбраната на нашата држава во 2001 година.

Формирање на национална гарда.

За оваа држава паднале огромни количества човечка крв. За да се заштитиме од непријателите, прво треба како држава да си ги испочитуваме бранителите. Кога, ако не сега?

Вечна памет на сите кои го дадоа животот за Македонија.

(2017)

## Македонската платформа си е Македонија

Кога, како и кој дозволи? Зошто се дозволи да се стигне до ова дереџе? Буквално – дереџе, едвај подноснлива состојба. Па, нели независна, суверена и самостојна Република Македонија? Па, нели ни ги сменија законите за да нѐ адаптираат кон унијата која се распаѓа? За ова ли имаме институции, полиција, војска, држава? Зошто намерно се дозволува да се негираат столбовите на Македонската држава? Дали затоа што претендентите за престолот од кој сурово се владее врз ионака малку останатите Македонци се свесни дека столбовите одамна се лабави и се нишаат?

Си дозволивме да коментираме туѓи „платформи“. Ако ги погледнеме изборните циклуси во последната деценија, соодветно и информациите пренесувани од медиумските агенции за време на секој циклус, како што знаеме сите – предвремен, јасно разбираме дека обидите за потпалување на фитилот за бурето барут секогаш се случува баш во тие периоди. Го гледаме нападот од структури и инсталации кои се тесно поврзани со туѓи администрации, осудуваме некакви си претензии за „големи“ држави, а што направивме за себе и што допрва треба да правиме? Ова е наша, Македонска држава и немаме потреба од „платформи“ во сопствената држава, на сопствената грутка, во наша Македонија! Нека не Ве лажат, Македонската платформа си е – МАКЕДОНИЈА.

Дали сега не е времето кога наместо не дај Боже гневот да го исфрлиме на улица и со тоа да си направиме поголема беља од оваа, можеме барем малку би си го вратиме мирот и достоинството?

Сите државни институции да го симнат знамето на ЕУ и да ги отстранат знамињата на САД, ЕУ и било која друга држава, унија или организација од своите простории.

Сите државни институции освен „официјалното“, да го истакнат ЗНАМЕТО на Република Македонија – она кое ни го сменија.

Претседателот јавно да ги прекине преговорите за ИМЕТО на Македонија.

Ставање во мирување на сите преговори со НАТО и ЕУ се додека не се вратат законите и уставот во положба која е соодветна со реалната ситуација во која што се наоѓа РМ, а не со законите на ЕУ.

Најава за прекин на преговорите со НАТО и ЕУ.

Под итно преиспитување на извор на капитал на најбогатите луѓе во државата.

Промена на законите за „странски“ инвестиции, секој странец кој сака да инвестира треба да и плаќа на Македонија, наместо таа на него/нив.

Јасно објавување на видовите болести во државата и бројот на заболени по региони.

Создавање на иницијатива за Македонска коалиција која би ја основале двете најголеми партии, коалиција која веднаш ќе се огради од криминалните структури и ќе ги повика да се приклучат и малцинствата, соодветно без криминални структури.

Реформирање и преструктурирање на државното управување и администрација, менување на курсот – од залутан брод во

бурното море на ЕУ, Македонскиот кораб треба да се укотви во домашни води – природни ресурси, органско производство, самоиздржливост и меритократија.

Под итно создавање на државен откупен центар со стабилни цени за македонските земјоделци.

Регулирање на увозот и извозот, заштита на домашните производи.

...

(2017)

## Македонија на Македонците

## од Небесниот комитет на подземна Македонија

*„Туку, сакаме да кажеме, кога некое нимно копиле кеземе некоа надуена поза и ке не праша: Ами каму ви цареви и кралеви и тапија за земјата Македонска? – да му речеме: еве ни го дедо Богомил! Вашите цареви и кралеви владееја над нашата земја со крв и гнасотии, и вашата тапија над земјата Македонска е и така крвава и гнасна. Но колку е светла и силна царштината на деда Богомил, на Македонските богомили! Колку е по силна и по висока мислата на деда Богомил, от славата и споменот на сичките ваши кралеви и царја, и на сичките гнетачи и јадачи народни, от памтивека па до сега! Ние, Македонциве, по патот на деда Богомил, по мислата на неговата вечна борба, по трагот на неговата силна вера – ке си ја дочекаме и нашата зора!“*

Кочо Рацин

Македонија на Македонците! Сите кои ја љубат оваа земја го чувствуваат истото, тоа е нашата црвено – бела линија, и од таа позиција ќе ја пречекаме пролетта и древната Ксантика. Нашето знаме е симболот од Кутлеш, жолт на црвена позадина, кој претставува две сонца и повторно, второ раѓање.

Македонското прашање ги инспирирало револуционерните умови, истражувачите и авантуристите да ја посетуваат древната Македонска земја. Во минатото овде присуствувале секакви научници, но и многу агенти и злонамерници. Ситуацијата не е нешто поразлична и денес, во овој нов милениум. За разлика од денешните авторитети,

експерти, аналитичари, научници и прочие, тогашните објавувале трудови, дисертации, книги со нивните гледишта за Македонија и нашата борба за слобода. Денешните, освен некои ретки исклучоци, немаат вредност која би им овозможила на идните генерации да ги земат како појдовна точка за истражување. Успеав да добијам достап до руска и англиска библиотека со значајни наслови за Македонија од претходните два века, а чекам пристап и до архиви со руски, англиски, американски и весници од други земји во кои се известувало за злобата на пропагандите и македонскиот непокор. Во книгите кои се нови во мојата библиотека пронајдов сведоштва не само за општествената, политичката и економската ситуација на нашите предци од пред неколку генерации, туку и значајни записи за нашата култура, мит и бит. Во догледно време истите ќе почнат да се објавуваат на страницата ЛОЗА. Сведочиме дека некои денешни „истакнати“ демонкрати се почесто се дрзнуваат да користат думи, зборови, слогани, пароли од минатото, без ни малку срам, без никаква почит кон КРВТА КОЈА ПАДНАЛА ЗА МАКЕДОНИЈА. МАКЕДОНИЈА НА МАКЕДОНЦИТЕ!

Едно писмо од крајот на 19 век пророчки ја најавува слободна Македонија, Македонија на македонскиот народ, кој иако мал по број е голем по дух и го има светото право да се обедини за да си ја заштити родната грутка македонска, има право на сет глас да извика – Македонија на Македонците! Освен споменувања и цитирања на истото, не успеав да најдам македонски осврт и напис за хронологијата на употребата на слоганот „Македонија на Македонците“. За среќа, Дедо Варадин ми остави доволно податоци за да успеам да ги подредам досегашните објавени информации, па така забележав дека во странските книги и весници истото се повторува од крајот на 19 век до интервјуата со Тодор

Александров…а се понатаму е распад и раздор, па во книгите кои ги чуваме од периодот по тоа, а во кои се споменува писмото на Гладстон и прашањето – „А зошто не би била Македонија на Македонците?“ се дури од пред нешто помалку од половина век. Навистина, зошто да не е Македонија на Македонците? Дали се искрени гласноговорниците на двата столба на лагата и портпаролите на старата курва политика? Плодовите на ЛОЗА се заштита од болеста на старата курва! Колку ли своевремени „добронамерници“ за Македонија и македонската борба се обиделе да го употребат изразот „Македонија на Македонците“ во полза на нивните газди, ехеее. Еее Македонијо, древна Македонијо, до кога ќе ги трпиш продадените души и криминалците кои се криjат позади Твоето Свето Име? Станете, Македонци! Кога огромниот број сиромашни ќе го побараат своето од малиот број на богати, тогаш можеме да почнеме да зборуваме за еднаквост и рамноправност, па да решиме како ќе ги зацврстуваме лабавите столбови на Републиката. Дали ќе продолжиме кон амбисот кон кој нè тераат егрегорите, или ќе ги поставиме меритократијата и самоиздржливоста како Боаз и Јахин на нашиот храм, зависи од сите нас.

Нациите и националностите се вештачки создадени кога се создадени и „модерните“ држави. Постои нешто што го одржува човечкиот род во живот, а тоа е природното право да опстои на родната грутка. Затоа и нашиот народ сеуште памети, „памте ко слон“. Токму затоа само преку езотеричниот код во македонскиот јазик можат да се прочитаат не само сите словенски јазици, туку и најстарите индиски записи, на пример. Ова што го имаме како држава, оваа Република Македонија заслужува да биде почитувани од сите кои живеат во неа, буквално од сите, без разлика кој како

мисли дека треба да сеословува, штом живее тука – е Македонец / Македонска, се Македонци и точка.

Древен е овој народ, а тие кои го продадоа и предадоа, уште го лажат и сакаат да му ја купат и душата. Народот, со ген постар од памтењето на човечкиот род, сеуште си се пребројува со „колку души“, наместо „колку луѓе“. И сеуште, на сет глас вика – МАКЕДОНИЈА НА МАКЕДОНЦИТЕ! Па дури и Големиот Александар, Аватар на Светлината, тргнал кон исток не за да војува, туку за да го обзнани небесното царство на земјата – Македонија. Џабе се обидуваат да не лажат за војни и убиства, кога не можат ни да се обидат да објаснат како така изградил толку градови, направил толку многу научни истражувања, создал огромни библиотеки и го обединил тогашниот свет. Македонија е таму каде што ги има четирите годишни времиња. Џабе не лажат дека сме мали а газдите на лажговците биле нешто многу големи. Крвта на нашите предци е богатството на нашата генерација, генот кој го носиме е светлината која ќе ја обзнани вистината пред целиот свет. Се сеќавате ли на текстот од крајот на минатиот век, напишан од почитуваниот Анте Поповски, насловен – „Меѓу телесната смртност и духовната бесмртност“? Македонија е небесното царство на земјата. И никој нема право да го оспори крикот на сет глас за слобода на Македонците, крик кој уште во древноста за време на празнувањето на Ксантика не бил разбран од тогашниот „цивилизиран“ свет. Нешто слично како и денес, se.

Писмото на Гладстон / Letter of Gladstone

Macedonia for the Macedonians!

19th January 1897
Hawarden Castle, Chester

Dear Sir,

The hopelessness of the Turkish Government would make me witness with delight its being swept out the countries which it tortures: but without knowledge of resources available to support the revolt. I dare not take the responsibility of encouraging it in any form or degree. Next to the Ottoman Government nothing can be more deplorable and blameworthy than jealousies between Greek and Slav, and plans by the States already existing for appropriating other territory. Why not Macedonia for the Macedonians, as well as Bulgaria for Bulgarians and Servia for Servians? And if they are all small and weak, let them bind themselves together for defense, so that they may not be devoured by others, either great and small, which would probably be the effect of their quarrelling among themselves.

Your very faithful
W. E. Gladstone

The Times (London), 6th January 1897, p. 12.
The letter is addressed to the President of the Byron Society.
The letter was reprinted in the Daily News (London) on 15th August 1903.

„Не толкувањата и појаснувањата, туку решителноста и одговорноста на една нација се одговор на националните трагедии.“

Анте Поповски

ДА СЕ ОСЛОБОДИМЕ, МАКЕДОНЦИ!

(2017)

## Македонија не е нивна – наша си е!

Здраво живо, Македонки и Македонци! Да ни е жива и здрава Македонија. Ќе си седиме ли на страна и ќе фаќаме сеир, па после друг ќе ни е крив, или ќе ги превземеме нештата во свои раце? Свои раце, истите со кои си го заработуваме лебот, тогаш кога можеме во оваа демонкратија, со свои раце да ги зачуваме лабавите темели на Републиката. Но, не преку насилство! 17тата година од 21от век, според тоа што „ние“ го сметаме за време, е совршен период за да покажеме дека Македонија си е на Македонците. Не на службите, странските агенти, „повисоките од надвор“, „пријателите од надвор“, политичките партии, нивните „сестрински“ партии од странство, новомакедонски старобогаташи, старомакедонски новобогаташи, олигарсите, демонкратите, робовладетелите, продадените души, рептилите без крилја, душмани, злонамерници, „големи европјани“, разно разни експерти, стручни лица и големи душегрижници за НАШАТА МАКЕДОНИЈА, не е нивна, наша си е – на Македонците! Со свои раце, со чесна работа и многу труд ќе си ја спасиме Македонија. Затоа, прво да се заштитиме од ова дереџе до кое не донесоа политичарите, па да си направиме простор за уште многу работа за Македонија, честа, достоинството и мирот на Македонскиот народ!

Како што умирачките и деновите за помен не се единствените денови кога можеме да одиме на гробишта, како што Велигден и неколку други празници не се единствените денови кога можеме да одиме во црква, како што осми март не е единствениот ден кога можеме да ги љубиме жените, како што нè тераат да станеме нелуѓе, зар не умееме да покажеме дека сме луѓе, во вистинска смисла на зборот? Па така, јавните собири не се единствениот начин да

се покаже дека се љуби татковината, но се одлична прилика за сите кои сакаат да ги скинат членските книшки, буквално од било која партија и се погодија во време кога чукна часот за да се обзнани Македонската вистина. Пролетта која надоаѓа е прекрасно време за Македонците да покажат дека се над сите горенаведени структури, дека сме поголеми од сите закани кон нашата безбедност, дека сме поголеми од сите неграмотни опортунисти кои го кочат напредокот во скоро секој град и село, дека сме поголеми од стравот од убавината, дека можеме и умееме да живееме мирно и достоинствено на сопственото парче земја. Да покажеме дека сме заслужиле да се нарекуваме Македонци.

Сите треба да знаат дека Македонија си е на Македонците. Да се заштитиме од црната чума која надојде, за да можеме наскоро и да ја исчистиме државата од сите свесни и несвесни слуги на туѓи агенди, од сите демонкрати скриени под знамето на Македонија, од сите корумпирани слуги, од внатрешниот црв кој нè јаде од 1991 до сега. Каде се државните институции да повикаат на мир, разум и трпение? Каде се големите лидери да излезат меѓу народот и да кажат доста е, Македонија е на Македонците – време е да се врати честа и достоинството на Македонскиот народ, Каде се? Зар не може Претседателот јавно да каже дека сите аболицирани треба под итно да се повлечат од политичките позиции кои ги завземаат? Зар не е време кога Македонците конечно ќе покажат и докажат дека веќе вака не може – дека ова е пролетта во која ќе се ослободиме од старата курва – политиката? Зошто да величаме курва, кога имаме толкава Света и Божествена Македонија, зошто? Гледаме дека не им е гајле за нас, јасно е дека народот за нив е само бројка, затоа и ги нема. Станете, да се ослободиме. Да ни е жива и здрава Република Македонија! (2017)

## Писмо од поробена Македонија

Овде уште се мисли дека лагата е посилна од вистината. Мораме да издржиме. Ретко кој чита книги, се заборавија мудрите зборови на старите, се користат многу „модерни интернационализми“, паметни уреди – глупави луѓе. До кога ќе не трпи Земјата е прашањето со кое човештвото се соочува секогаш кога „развојот“ станал толку разрушителен, што создавањето бара потполно рушење на она што насилно е наметнато како ред и поредок. Сето тоа за да пркне човечкиот род и народот да живее мирно и достоинствено. Но, ретко кој има време да помисли дека старите знаеле повеќе од нас и да превземе нешто за сегашноста. А таа, сурова...сеуште се мисли дека лагата е посилна од вистината. Дека игнорирањето било благослов. Дека сме биле најумни суштества на планетата. Мајката Земја и Таткото Небо секогаш го чистат она што не опстојува според нивните вечни правила. Ова е генерацијата која го одба материјалниот пат на постоењето и веројатно истата треба да го смени курсот од стрмоглавото паѓање кон амбисот. Иако дупката нè влече, од смртта не можеме да избегаме. Па, зошто да бегаме од животот? Поздрав, длабоко од поробена Македонија. Ако читаш, кажи им на најблиските дека човечкиот род е создаден за да опстои преку почитување на природните правила, а не со обиди за нивно прескокнување, прелажување и прочие.

Чувствувајте...

Читајте...

Размислувајте...

Разбудете се..

Станете...

Дејствувајте...

Помогнете им на заспаните...

Подајте им рака на безверниците...

Оставете ги неверниците да го претрпат одговорот од Природата.

Да ја вратиме честа и достоинството на својот род.

Да се радуваме на трудот и плодовите од него, да има за сиот народ.

Работете на Делото и бидете сурови кон оние кои го злоупотребуваат.

За сите кои не го дочекаа новото Сонце на слободата.

За слободна Македонија!

(2017)

## Слобода или смрт

Здраво живо. Слобода или смрт. Од смртта, сакале – нејќеле, не можеме да избегаме, затоа нема никаква потреба да бегаме од животот. Живи сме затоа што сме слободни, а ова е генерацијата која треба да покаже дека човечкиот род не е „грешка“ во системот на природата. Затоа што нејзините правила се непроменливи и вечни, а ние сме менливи и минливи. Во гените ни се наоѓаат информации од нашите предци, кои за волја на вистината, ретко го одбирале материјалниот пат во живеењето на животот, за што потврдува и нивниот опстанок преку почитувањето на духовната сила на древниот род. Народот треба да си разбере дека она што ни го наметнаа како „модерно“ и „современо“, а се дрзнаа да го ословат и како „напредно“, сето тоа нема никаква врска со вистинскиот бит на Македонците. За да не сме изроди и да имаме пород достоен да се нарекува народ, треба да си ја вратиме честа и достоинството на сопствениот род.

Земјата на која живееме ни ги дала сите нужни благодети за да живееме во хармонија и да се радуваме на најголемиот дар на животот – можноста да работиме. Да работиме заедно за Вистината за Македонија. Свето е Делото на нашите предци и треба да ги испочитуваме паднатите животи во борбата за слобода. Така нема да дозволиме нови крвопролевања и ако сме доволно чесни и искрени – сите кои што го носат генот на старите ќе разберат за што станува збор! Затоа што кодот ни е во јазикот, во словото, благословени сме да глаголиме, не заборавајте кои сме, Македонци! За да го имаме правото да се нарекуваме Македонци, треба да живееме Македонски. А тоа не е начинот кој сакале вие да прифатите или не, и те како ни го наметнаа.

(За оние кои сеуште со сила се прават дека не разбираат – дојде времето кое го прорекоа старите, кога ќе владееле „луѓе кои се срамат од село“ и не се враќат таму, а „за у град не се, оти не знаат како“. Поминаа скоро две децении од новиот милениум, па ако сакате по две во Македонија да има сè освен Македонци, да има згради и градби кои се секакви само не Македонски, да продолжи долгот на туѓи банки, да владеат недораснати потпомогнати од „пријатели од надвор“ и „влијателни креатори на јавно мнение“, да исчезнат македонските сорти, да се помеша стариот ген, да го изгубиме и она малку што ни е дадено како проба за да докажеме ДАЛИ СМЕ МАКЕДОНЦИ, продолжете. Како ќе се заштитиме од пакоста и ќе имаме бериќет ако не си го почитуваме своето? Стариот дедо Зафир од Кратово убаво рекол – „Е деца, деца, запамтите – народ ќе се раселуе, ќе живее на страна кратко време, ама кд ќе се врате у село ќа вика е мое мило вратиче, и ќе жале шо кд се раселувал, викал пуста да остане.“)

Работејќи на Овчеполските книги на новото време, полека но сигурно ги пронаоѓам патеписите, спомените, документите, картите, писмата, шифрите во кои се споменува Овче Поле и Македонија, и што ли уште не од минатото. Навистина нешто и сторија на историјата, а „господар на Балканот е оној кој ја владее долината на реката Вардар“ не било речено за џабе. Првиот „терористички акт“ во 20от век ни го потврдува истото. Во прилог на работата на светото Дело и аманетот од нашите предци.

## На секоја болест има и лек

Со кое право се нарекуваме Македонци? Не ги вадете кубурите веднаш, прочитајте го текстов.

Дали тоа што во 1991 година без насилство и крв добивме држава е доволно за да се нарекуваме Македонци? Дали тоа што дозволивме да ни ги сменат знамето и името не прави Македонци? Или пак што дозволивме над глава да ни летаат авиони кои ги бомбардираа комшиите на север? Или тоа што ни таложат отровен, токсичен отпад? Дали сме Македонци затоа што дозволивме да исчезне средната класа и да се создаде малубројна каста со огромно богатство, а поголемиот дел од народот едвај да врзува крај со крај? Дали сме Македонци затоа што дозволивме да направат да изгубиме во терористичкиот напад врз нашата земја во почетокот на овој милениум? Или пак затоа што никој не кажа како загинаа Претседателот и неговиот екипаж? Ниту за окото на првиот Претседател и возачот кој загина? Дали сме Македонци затоа што се продадоа или дадоа под концесија рудници и многу земја? Или пак затоа што се продадоа големите државни фирми? Можеби сме ептен Македонци затоа што имаме кредити кај големите светски „моќници“? Сигурно некои сметаат дека се големи Македонци само затоа што се согласуваат со двата столба на лагата – политичките партии? Или пак сме модерни Македонци оти таков бил пазарот – „слободен“, а времето – „модерно“, па дозволуваме увоз на разно разни продукти додека нашите скапуваат? Дали Македонштината направи да дојдат странски поробувачи маскирани како „инвеститори“? Дали сме Македонци затоа што дозволивме во Собранието да се говори и на друг јазик, освен Македонскиот? Или пак, оти дозволивме истото тоа Собрание да се позлати и посребри, ко таму да работат

полубогови, а не народни избраници!? Дали сме големи Македонци затоа што дозволивме од наши народни пари да се создаде толку тешка администрација, што потребите за нејзино одржување ни го кочат развојот и напредокот? Дали сме Македонци затоа што дозволивме народните институции да бидат водени од луѓе кои стигнале таму преку „факторот“ – политичка партија, или како што сакаат да го претстават – „секој со својата среќа“? Македонштина ли е тоа што не ни кажуваат кој го „слуша гласот на народот“ кога си разговараме на телефон преку интернет? Дали сме големи Македонци бидејќи дозволивме да ја донесат државата до ова дереџе? И едните, и другите, и третите и n-тите. Политиката е курва, болна курва. Си дозволивме несогласувања, поделби, разнебитување и што уште не, дали тоа не прави Македонци?

На еден комита, тројца кодоши…

Што направивме за луѓето кои го дадоа животот пред 16 години, а и за оние кои загинаа за татковината во годините по немилата „војна“, односно напад од НАТО и Косово? Дали нивните семејства се среќни, или можеби имаме монографии за овие јунаци, а за нивните деца иднината е обезбедена? Или пак поважни се тендерите? Ајде тие да земаат плата преку смс пораки, а народот да се лекува бесплатно? Дали имаме книги за сите тие ликови во бронза низ Скопје? Дали Македонија е само Скопје? Што направивме за оваа држава да издржи, во неа да владее ред и секој да го работи она за кое е способен и истото да биде соодветно платено и испочитувано, што направивме за да си го зачуваме културното наследство и природните ресурси? Што направивме за генерациите кои доаѓаат? За ваква ли Македонија се бореа бранителите, партизаните, комитите, лозарите, ајдутите, богомилите, фалангата?

*На секоја болест има и лек, на времето имаше вампирџии кои ги тепаа вампирите...*

Земјава е прекрасна – буквално ВОЛШЕБНА, ама државата и те како не чини! Вистина е дека политичарите се одраз на колективната свест на народот. Дали силата на игнорирањето е посилна од љубовта кон татковината? Никогаш не ни била! Да не дозволиме изродите да ја уништат надежта на народот, па тоа да се отслика и на нашиот род и идниот пород. Оваа држава – Македонија, ги има сите потребни услови за да биде држава во вистинска смисла на зборот, држава во која ќе се почитуваат основните човечки вредности, која ќе работи на својата самоиздржливост, Македонија со Македонци на кои ќе им се врати честа и достоинството! Оваа Македонска земја има истрпено многу изроди и предавници, а и многу лажни патриоти. Земјата Македонска заслужува почит и чесна работа, за да ни даде и повеќе од тоа кое ни го даваше до сега. Овој народ Македонски заслужува МИР и СПОКОЈ, а не болна курва – политика! Да се ослободиме, Македонци!

(2017)

Поздрав од Младата Македонска Книжовна Дружина

Здраво живо, почитувани читатели. Ви благодарам што почнавте да го читавте овој текст. Доколку обрнеме внимание на гласноговорниците од двата столба на лагата, веднаш ќе забележиме дека позади нивното делување има окултна позадина и симболика, која се обзнанува преку нивниот начин на говор и гестикулациите кои ги прават за време на јавните настапи. Сведочиме дека многумина од нив се обучени да го прават „тоа“ на начин кој што ќе е во полза на нивните газди. Па затоа, очекувајте како и до сега – да се обидуваат да ви ги уништат чувствата и мислите преку борбата за нашите души. Оти, уште тоа им остана за купување! Повикувајќи се на Господ, Устав, Систем, всушност ве лажат толку добро, што годините си поминаа, тие си се збогатија а народот си страда. Веќе 26 години...и трае, добра копија на старата Римска тактика. Затоа и Рим е обратно од МИР!

Па затоа, прават митинзи. Прават промоции. Употребуваат боја на глас и движења за кои ги „учеле“ дека демек влијаат на народот. Влијаат, ама на нивните поданици, ооо самопрогласени, минливи и менливи заштитници на старата болна курва политика! Не на нас. Истите користат туѓи зборови за да се претставаат како „многу учени“, „големи експерти“ и „богоизбрани“ – дека се поголеми луѓе од сите нас! А народ мисли дека ги избрал за да се први меѓу еднаквите.

Наскоро очекувајте настан на кој ќе се претстави и прикаже нашата долгогодишна работа на Светото Дело. Нема да е промоција, туку настан со прикажување и претставување на вложениот труд на полето за културен натпревар. Прекрасна можност за да се собереме не на митинг, туку на

народен собор во Овче Поле! Од народ за народ. За да се заштитиме од изродите и да му овозможиме на нашиот народ да има пород, а со тоа да го зачуваме и Македонскиот род. Посветено на МАКЕДОНИЈА. Слобода или смрт.

(2017)

*Наместо поговор, на последниве страници можете да ги прочитате текстовите од двете книги, насловени како „Кај што текло – пак ќе тече“.*

Кај што текло, пак ќе тече

Набљудувајќи ги древните творенија од денешна точка на перцепција, можеме да дојдеме до заклучоци коишто би биле аналогни со информациите достапни во широко популаризираните книги и учебници, но не и со самата вистина преку и поради која се создадени тие древни градби. Во минатото како да постоеле два паралелни света, еден на обичните луѓе и еден на владетелите – градители. Преку созерцувањето на самите градби, нивната поставеност во однос на основните природни маркери и начинот на ѕидање, би можеле да дојдеме до состојба на свест, од којашто јасно може да се определи различноста во спознавањето на реалноста – тогаш и сега.

При набљудување на теренот, сведочиме за конфигурација од којашто може да се издвојат три различни вида:

- Рамнинска (огромна површина на обработлива рамна површина),

- Ридови (повисоки од 600м надморска висина)

- Висорамнини (на најчеста надморска висина од 300 до 550м).

Последните се забележуваат не само овде, туку и во повеќе делови на Македонија, особено во регионот од Овчеполието до Дојранското езеро.

Сеќавањата од не толку одамна, сведоштвата пренесени од пред две генерации, јасно говорат дека пред еден век флората и фауната биле значително поразлични од истите денес, а тоа само пред стотина години и сал Бог знае како било пред илјадници. Во близина на многу од селата постојат месности коишто носат име кое потсетува дека таму некогаш имало голема стара населба. Топонимите: Голем град, Мал град, Стар град, Нов град, Градче, Градиште, јасно укажуваат дека некогаш баш овде имало развиени древни населби. И тоа од различни ери и епохи.

Скоро сите стари цркви биле изградени непосредно до извори на вода. Дали во древни времиња на истите тие места имало храмови или градби со некаква друга намена, не знаеме. Знаеме како да ја определиме поставеноста на истите според страните на светот. Но, не треба да заборавиме дека не толку одамна Север и не бил баш онаму кајшто е сега. Присуството на скаменети школки под самите врвови од ридовите, дополнително ја зголемуваат мистеријата околу прастарото езеро. До каде му било дното не е познато, како што не е утврдено и колкава била висината на нивото на водата. Присуството на многу површински артефакти од коишто повеќето со сигурност можат да се датираат во периодот кога територијата од Дојранското езеро до Овче Поле била населена со Пеонски племиња, сведочат за неистражената стара цивилизација. Веќе пронајдените Пајонски свештенички и нивните прибори за режење на афионовите чушки, ни овозможија да ѕирнеме во начинот на живот на древните народи. Доколку сегашното ниво на вода под Република Македонија се подигне со само неколку стотини метри, пловни стануваат не само Пчиња и

Брегалница, туку каналите би се отвориле од Водно до Солун. Дали остатоци од некогашното прастаро езеро и ден денес се под земјата која ја газиме? Многу веројатно.

Кога човек ќе се умори од демистифицирањето на народните легенди и преданија, преминува кон мерење на она што е опипливо од сетилата. Привилегија е да се битисува во регион со скоро три стотини потврдени археолошки локалитети, наоѓалишта стари повеќе од шест илјади години пред нашата ера, древно племе од првиот милениум пред нашата ера и многу видливи и невидливи творенија. Овде Пеонците биле изгорени до темел од Римјаните, овде биле и последните војни на домородците против нив. Тоа било пред околу 2160 години, исто колку што треба и за еден астролошки циклус. И намерно и случајно, Рим е обратно од Мир, а Рома од Амор, сите ликови се вистински, а приказната под притисок да престане. Но никогаш нема да можете да го контролирате раскажувањето на приказните. Тие го содржат светот, она што е свето и опстанало, пркосејќи му на времето. Тука библиските топоними се присутни низ целото поле, тука – каде сè до градењето на железничката пруга во минатиот век, народот функционирал со размена, иако парите постоеле.

Па, златото ли е злото или недостига капата на попот? Го гледате ли крстот над Свети Николе? Свети ли Свети Николе? Колку цркви имало во градот на Свети Никола? Каде е водата од Овче Поле која течела кога нашите баби и дедовци биле деца? Ве печат ли очите кога ќе погледнете во Сонцето? Заборавивте ли дека на небото има ѕвезди? Под нас секако течат цели реки. Од кај вас се гледа ли млечниот пат?

Кај што текло, пак ќе тече.

(2014)

Кај што текло, пак ќе тече - втор дел

„Да ти тргне како по вода“

Водата има способност за паметење, односно меморија. Модерната наука веќе докажа дека различните вибрации, испратени преку етерот кон водата како звук, влијаат на нејзината кристална решетка. Најголем процент од составот на нашиот заеднички дом – планетата Земја и на нашите тела е водата. Нејзината моќ за исцелување била позната уште пред многу векови, кај древните цивилизации кои живееле пред нас. Тоа што денес напредната наука го определува како „киматика“ – наука за брановите и „sound healing – лечење со звук“, било правено уште пред многу векови, дури и милениуми. Старите народи го имале знаењето за брановите, брановата должина и влијанието на звукот врз човечкиот организам и неговата околина. Денешните научници покажаа и докажаа какви форми се прават во кристалната решетка на водата кога на истата ќе и биде пуштена различна музика. Гледајќи ги тие експерименти, човек не може а да не помисли – а како тоа сите звуци од околината ѝ влијаат на водата која ја пиеме, на реките кои течат под и над земјата и како звуците од опкружувањето влијаат врз нашите организми. Повеќе од три четвртини од човечкиот мозок е – вода. Сите стари градови, светилишта и храмови биле градени непосредно до или врз самите извори на жива вода. Денес, во 17тата година од 21 век сѐ почесто се купува вода, а сѐпоретко се пие квалитетна вода.

„Водата сѐ мие, само лош јазик не мие“

За водата се воделе многу војни во историјата. Уште од дамнина, а дури и денес, при окупирањето на некој град или територија, на самите почетоци се прават обиди за

прекинување на каналите за вода. Како што преку водата можат да се направат многу убави нешта за целото човештво, така водата може да се искористи и за лоши, дури злобни намери. Иако дури во 21 век науката соопшти на широката јавност дека „открила и потврдила значајни карактеристики на водата“, сето тоа било познато на сите развиени цивилизации од древноста, но и на големите општествени промени во поредокот на управување во претходниот милениум. Содржината и квалитетот на водата која се користи во системите кои ја спроведуваат до домаќинствата денес се сомнителни, а изворите со жива вода како намерно да се заборават за да бидат експлоатирани ако за тоа се укаже можност. Истовремено, иако дури и научно се потврди дека сѐ што живее од вода може да биде повлијаено како и самата вода, преку вибрација на определена бранова должина, во говорот на луѓето не се забележуваат промени. Промени нема ниту во меѓусебното однесување, бојата на глас која се користи во меѓусебната комуникација и видот на зборови кои се одбираат за да се искаже одредено мнение. А сите мисли влијаат, за чувствата нема потреба ни од објаснување, а зборовите можат да убијат, но и да оживеат. Убавиот збор железни врати отвара и убави бранови создава, водата ја чува за да опстои животот и да не се заборави кодот. Водата памети, а паметат и нашите организми. И таа и ние сме подложни на програмирање преку звук, било тој да е испратен преку збор, музика, или пак на бранова должина која не е достапна за нашите уши, но се чувствува од водата во нас.

„Не се истура вода откако ќе се стемне“

Штом развиените цивилизации кои и покрај големите војни, имало периоди во кои живееле многу помирно од денешната човечка раса, граделе градови низ кои поминувале

бистри води, што се случува со денешните градчиња каде што во речните корита каде некогаш поминувала вода, денес поминуваат отпадни води и фекалии? Штом на водата влијае звукот, што се случува со водата која ја пиеме додека поминува низ системите а околу неа има бучава која што ја вознемирува? Зошто музиката која се пласира во етерот од медиумите многу често знае да е со содржина која ја разрушува совршената кристална решетка на здравата вода? Што ќе се случи со генерациите кои своето образование го добиле од учебници во кои словоредот нема ништо општо со исконскиот бит на луѓето кои живеат овде? Здравствената состојба на населението, повлијаена од модерниот начин на живот веќе е влошена, а природните и чисти лекови во сѐ поголема мера се загадени. Енергијата која зрачи од населените места ја отсликува вибрацијата која е присутна во опкружувањето на населението.

„Мирна река брег рони“

Денешните генерации луѓе кои живеат на планетата Земја ја имаат можноста да живеат во период во кој повторно се случуваат промени, не само во општествените поредоци, туку и во самата природа и нејзините манифестации врз луѓето. Модерните технологии можат да бидат искористени за малку повозвишени цели од експлоатација, манипулација и профит. Доколку на населението му се овозможи живот во населени места во кои менаџментот, односно управувањето со контролата на отпадните води е на ниво кое би било соодветно за векот во кој живееме, дополнето со подигање на еколошките стандарди, би можело да доведе до поквалитетен живот на луѓето. Ако им се овозможи чиста и здрава вода за пиење, за релативно брзо време ќе се случи намалување на болестите и зголемување на животниот век. На Македонија не

и треба ниту нафта, ниту пак лажни економски програми, ниту некој да и измислува топла вода, затоа што под нас живата и термалните води се во толкави количества, што има доволно за….

„Кај што текло, пак ќе тече“

(2017)

(крај)

# ЗА АВТОРОТ

Никола Ристевски е роден во 1985 година во Свети Николе. Основното образование го завршува во ОУ „Кирил и Методиј“ како дел од првата генерација првоодделенци во независна и суверена Република Македонија, а средното гимназиско во УСО „Кочо Рацин“ во 2003 година, и двете во Свети Николе. Со високо образование се стекнува во 2007 година на „Икономически Университет – Варна“ во Бугарија. Има работно искуство во Македонија, Бугарија, Италија, Франција и САД. Од 2014 година е редовен член на меѓународната научна организација Super Brain Research Group која го истражува влијанието на светите места врз човечкиот мозок. Скоро една деценија активно ги истражува природните ресурси и културното наследство на Овчеполието и Македонија, а по истражувањата во 2014 година, со SBRG во меѓународната научна литература објавуваат три научни трудови за методите и начинот на работа, користената опрема и добиените резултати од археo-акустичните и археo-астрономските истражувања во Овче Поле. Во изминатите седум години го има претставено Овчеполието преку повеќе појавувања во телевизиски емисии и прилози, објавени книги и истражувања, десетици радио емисии и многу текстови кои се објавени на неколку интернет страници. Последипломските студии ги завршува во 2017 година на „Меѓународен Славјански Универзитет Г. Р. Державин“ во Свети Николе. Магистерската теза насловена „Управување и маркетинг на туристичкиот потенцијал во Овчеполската Котлина“ е првиот научен труд во 21 век во кој се обработуваат начините за управување и маркетинг на огромниот туристички потенцијал во Овчеполието.

Дигитални изданија: Se гледа cè (2016), Luminous Neutrino (2016), Зборниче (2016), Новинарски записи за Овче Поле и Свети Николе (2017), Archaeoacoustics and Archaeoastronomy at Kanda geoglyph in Ovche Pole (2017), Спомени за револуционерната дејност во Овчеполието (2018), Имагинариум – дигитално издание (2018).

Печатени изданија: Имагинариум (2016), Зборник за Овче Поле – книга прва (2017), Зборник за Овче Поле – книга втора (2017), Зборник за Кратово – книга прва (2018), Зборник за Овче Поле – книга трета (2018), Свети Николе – главната населба во Овчеполската Котлина (2018), Маркетинг (2018), Управување и маркетинг на туристичкиот потенцијал во Овче Поле (2018).

www.nikolaristevski.com

